## ВО ОВОЈ БРОЈ:



На насловната страница:
ВОВЕДЕНИЕ НА БОГОРОДИЦАТА,
детаљ, Св. Пантелејмон, Нерези

# КУЛТУРЕН ЖИВОТ


КУЛТУРНО-ПРОСВЕТНА ЗАЕДНИЦА НА МАКЕДОНИЈА

ГОДИНА XXX — БРОЈ 6, ЈУНИ 1985




Со Указ на Претседателството на СФРЈ од 21 октомври 1980, „Културен живот“, по повод својата 25-годишнина, е одликуван со Орден заслуги за народ со сребрени зраци.




Редакција и администрација

Дане Крапчев 21
91001 Скопје
поштенски преградок 85
тел. (091) 239-134

РАКОПИСИТЕ НЕ СЕ ВРАЌААТ

ПРЕТПЛАТА:

ГОДИШНА 600 ДИНАРИ
ЗА СТРАНСТВО 1.200 ДИНАРИ
Цена на примерок 60 динари

Чековна сметка 40100—678—6670
со ознака за „Културен живот“ — Скопје

Издавањето на списанието е овозможено со материјалната поддршка на Републичката заедница на културата и Фондот за помагање дејности на општествените организации

Графички завод „Гоце Делчев“ — Скопје
Printed in Yugoslavia

Планирањето и културата

Борислав Наумовски

# Планот е синтеза на развојните текови на културата

САМОУПРАВНОТО планирање е услов за сестран и континуиран развој на културата. Досегашните скромни резултати во планирањето на оваа значајна општествена дејност, главно придонесоа за развој на културното и уметничкото творештво, за понепосредно влијание на работните луѓе и граѓаните врз утврдувањето на програмите на ОЗТ во културата и воопшто за развојот на културните активности и содржини од месната заедница до општината и Републиката.

Со поставувањето на културата на плански основи се надминува стихијноста во културниот развој, која му одговараше на ширењето на тесните интереси и на запоставувањето на основните културни потреби. Со планирањето културниот систем во Републиката се става сè повеќе во функција на задоволување и развивање на културните потреби на работните луѓе, граѓаните и младината. Истовремено се обезбедува и пошироко општествено влијание врз целината на културната дејност.

Иако ги разви почетните форми, процесот на самоуправното планирање на културата во нашата Република, меѓутоа, го карактеризираат и бројни слабости, а пред сè: недостиг на критсриум и нормативи за планирање, неразработена методологија на планирање, дефицит на кадри за планирање и недоследно спроведување на принципот на интегралност, истовременост и меѓусебно усогласување на планирањето. Голем е бројот на ОЗТ и месни заедници кои сè уште немаат среднорочни планови на развојот, а таму каде што тие планови ги има, развојот на културата во нив не се ситуира како составен дел на планот, туку се сместува во делот за развојот на заедничката потрошувачка или се изразува само во плановите на организацијата на Синдикатот.

На планирањето во културата некаде се гледа како на усогласување на приходите и расходите или се планира на традиционален, институционален и несамоуправен начин. Така, на пример, побрзо се согледуваат потрсбите за објекти со класични содржини на културните дејности, додека новите потреби во културата и новите содржини остануваат без реална планска поддршка. Оттука и полесно се планира еден голем нерационален простор (какви што се некои домови на културата) отколку низа помали, не така скапи, но функционални објекти, за повеќенасочна употреба.

ВО ПРОЦЕСОТ НА планирањето мора да се поаѓа, пред сè, од потребите и интересите на работните луѓе и граѓаните, од можностите на ОЗТ во културата, општествените организации и другите културни субјекти, како и од материјалните можности на здружениот труд. Плановите за развојот на културата мораат да бидат составен дел на плановите за вкупниот општествено-економски развој на Републиката.

Во наредниот плански период (1986—1990) остануваат и натаму актуелни долгорочните цели на културниот развој, формулирани во претходниот период: изградба на самоуправните односи како претпоставка за демократизација и социјализација на културата, намалување на разликите во културната развиеност на одделни региони, создавање услови за пошироко вклучување на работните луѓе, граѓаните и младината во културните активности, слободен и сестран развој на културата на македонскиот народ и на народностите и етничките групи што живеат во Социјалистичка Република Македонија.

Со оглед на долгорочните плански определби и на обврските за остварување на Долгорочната програма за економска стабилизација, основите на планирањето треба да поаѓаат од општествените определби за зголемување придонесот на културата во вкупниот

општествено-економски развој. Тоа значи културата преку самоуправното доходовно поврзување и размената на трудот, сè повеќе да станува органски дел на здружениот труд; преку општествено-економскиот однос на размената на трудот да се определува положбата на работниците во културата; да се усогласува нејзиниот развој со динамиката на растот на националниот доход и материјалните можности на здружениот труд; да се остварува поинтензивен развој на културното и уметничкото творештво и да се менува односот кон културата како продуктивен фактор, а не само како сфера која троши, без повратни ефекти во зголемувањето на продуктивноста на трудот.

ЗАРАДИ СЛОЖЕНИТЕ услови во кои се остварува Долгорочната програма за економска стабилизација, динамиката на културниот развој мора да се засновува врз квалитативните промени на трудот во културата, односно врз пораст на стручноста на трудот, врз рационално и функционално користење на потенцијалите и врз обезбедување таква организациона поставеност и програмска насоченост која е во целосна согласност со приоритетните потреби и интереси на културниот развој, а со тоа и на вкупниот општествено-економски развој на Републиката.

Планот на културниот развој на Републиката треба да се засновува врз претпоставките дека во наредниот период ќе бидат обезбедени услови за побрзо и поефикасно остварување на овие цели отколку досега. Тоа подразбира забрзување на започнатите трансформации во организационата поставеност и програмската насоченост на ОЗТ во културата, ангажирање на нови стручни кадри и подобрување на квалификационата структура на вработените во културните дејности, модернизирање на организацијата и методите на работа на ОЗТ, воведување нови форми за поттикнување на културно-уметничкото творештво, усогласување на законските прописи што ги регулираат односите во културата и обезбедување услови за пошироко и посовремена културна комуникација.

ВИСОКИОТ СТЕПЕН на демократизација, како и постоењето на бројни културни субјекти, ги обврзува носителите на планирањето на тесна меѓусебна соработка и широки консултации. Планот на културниот развој на Републиката на тој начин ќе претставува синтеза на повеќе развојни текови: на планираните дејности и функции кои се од пошироко значење и во надлежност на Републиката, на оние во општините и на ОЗТ во културата од општ интерес и на нивните асоцијации.

Тоа е сложена постапка на усогласување по хоризонтала и вертикала и како што досегашната практика покажа, во неа се откриваат и местата на кои „искри". Поради тоа една од важните задачи во изградбата на самоуправните односи во културата е натамошното развивање на соработката како постојана форма на усогласување на интересите.

Ваквото усогласување, меѓутоа, ја налага и потребата секоја компонента на планот да се проверува, како во однос на другите компоненти, така и во однос на вкупниот развој. Овие моменти се изразени во принципот на заемното планирање кое обезбедува проникнување на плановите од базата во плановите на пошироките заедници и вградување на целите од кои се раководи глобалната културна политика во тие планови. Тоа значи дека базичните планови (на ОЗТ, месна заедница, општина) во кои се изразуваат специфичностите и интересите на помалите средини, треба да бидат одраз и на пошироките општествени интереси, како што, од друга страна, глобалната културна политика треба постојано во практиката да се потврдува и проникнува со искуствата на сите средини и да ги изразува и нивните културни интереси.

АКТИВНАТА И ДИНАМИЧНА културна политика, чија основна ориентација е дефинирана, претпоставува континуиран процес на постојано циркулирање на искуствата и изнаоѓање можности за сè пошироко општествено ангажирање и отворање на постојано нови простори за лично и заедничко творечко потврдување. Тоа е културна политика во чие конципирање треба да учествуваат што поширок број луѓе (а тоа го овозможува делегатскиот систем) и во чија реализација придонес треба да дадат сите општествени и самоуправни структури на општеството.

Планот чија сублимирана верзија треба да стане дел од среднорочниот план на развојот на Републиката е само конкретизација на таа континуирана политика и претставува резиме на претходниот период и разработка на стратегијата и определување на динамиката на остварување на утврдените цели и задачи во наредното среднорочје. Со други зборови, планот треба да претставува биланс на една етапа и договор за следната во кој треба да се одразуваат искуствата и аспирациите на сите средини. Овие елементи ја одредуваат и методологијата на планирањето. Во општество какво што е нашето, во кое е остварен висок степен на демократизација, постоењето на претходни општествени одлуки и договори за сите важни прашања на развојот е битна претпоставка и за планирањето на културниот развој.

Д-р Бранко Панов

# Потеклото и најраните години од животот на Кирил и Методиј

1.

ОД 1823 ГОДИНА, кога во Прага „таткото на словенската филологија" Јосиф Добровски го издал своето капитално дело „Cyrill und Method der Slaven Apostol. Ein historisch — kritischer«, за македонските и сесловенски просветители Константин — Кирил и Методиј се напишани илјадници поголеми и помали дела. Сите тие, главно, се темелат врз изворните податоци од *Пространите житија* (Панонските легенди) на Кирил и Методиј, напишани од нивни ученици, нивните пофални слова, *Италијанската легенда*, *Пространото Климентово житие*, *Краткото Кирилово житие*, *Солунската легенда*, делото на Црноризец Храбар *За буквите*, како и повеќе други словенски, грчки и латински извори. Сè до пронаоѓањето на нови извори (пишани и материјални) овие расположливи извори и натаму ќе бидат предмет на сестрани проучувања зашто на многу спорни прашања од Кирило-Методиевата проблематика не е даден дефинтивен одговор во науката.

ГРАДОТ СОЛУН е родното место на Константин и Методиј. Во епохата кога тие живееле и твореле тој бил доста словенизиран, под влијание на својата чиста словенска околина. Тоа го нагласил и самиот византиски император Михаил III (842—867), кога пред да ги испрати Константин и Методиј во Велика Моравија, изјавил: „Вие сте солуњани, а сите солуњани чисто словенски зборуваат". Во таква словенска средина биле родени браќата Константин и Методиј, творците на словенската писменост, кои со своето епохално словенско дело се нарediле меѓу најзаслужните луѓе во културната ризница на човештвото.

Константин и Методиј потекнувале, и по таткова и по мајчина страна, од богати благороднички семејства кои им биле познати „и на царот и на целата Солунска област". Нивниот „благороден и богат" татко Лав, кого што Поп Дукљанин во својот *Летопис* го означил како „патриициј Леон" (Леонис патрициии), извршувал друнгарска должност под власта на стратегот на Солунската тема. Веројатно пред тоа бил сотник, за што се нагласува во *Проложното житие на Кирила*. Друнгарот Лав своето благородничко потекло му го должел најверојатно на својот дедо по татко, а за што нагласено истакнал и неговиот син Константин за време на својот престој на хазарскиот дворец. Имено, за време на ручекот кој го приредил каганот, кога му било поставено прашањето: „Какво е твоето достоинство, па да те поставиме според твојот чин?", Константин им одговорил: „Имав дедо голем и мошне славен, кој бил близу до царот, а бидејќи доброволно се откажал од славата што му била дадена, се осиромашил и таму ме родил. А јас, барајќи ја старата чест на дедовците, не успеав да ја здобијам. Јас сум му внук на Адама". Дека браќата Константин и Методиј потекнувале од богати родители и дека тие се викале Лав и Марија, се вели и во Методиевото *Проложно житие*.

Семејството на Лав и Марија се состоело од „седум деца" од кои најмал бил Константин. Тешко е да се утврди дали „неговиот постар брат", Методиј бил најстар од децата, зашто од *Похвалното слово* на Кирил се дознава дека тој имал повеќе „браќа и сестри". Затоа не е можно да се одреди точната разлика по годините меѓу Константин и Методиј, кои го прославиле семејството на друнгарот Лав. Врз база на претпоставки, поголем број научници разликата ја протегнале доста долго: 12—17 години. Притоа своите резултати ги темелеле врз податоците од *Пространото Кирилово житие*, кои говорат дека Константин кога умрел во Рим 869 година, имал 42 години. Врз база на тоа се зема 827 година како го-

дина на раѓањето на Константин. За постариот брат Методиј, пак, за кого само се знае дека умрел 885 година, поради недостиг на дополнителни податоци, сè уште не е утврдено кога точно бил роден. Тоа што досега е кажано во врска со годината на неговото раѓање е неаргументирано и засновано само врз претпоставки. Годината на неговото раѓање, главно, се поставува во периодот од 810—815 година. Исто така на претпоставки е засновано и искажувањето дека крстеното име му било Михаил и дека истото го добил во чест на императорот Михаил Рангабе (811—813). Поприфатливо е дека така се викал Методиј, пред замонашувањето, кој можел да го добие тоа име во чест на императорот Михаил II (820—829), за чиешто владеење татко му стекнал голема слава, и во чие време Методиј можеби бил роден.

Во научната литература доста полемика предизвикало и прашањето околу народноста на Кирил и Методиј. Притоа познавачите на Кирило-Методиевската проблематика се поделиле, главно, на три групи. Едни ги сметале нивните родители за Словени, други за Грци, а трети дека по татко се Грци, а по мајка Словени.

Главната причина што ова прашање до ден денешен остана нерешено е отсуството на посигурни изворни податоци. Избегнувањето пак на византиските писатели да говорат за мисионерската дејност на Константин и Методиј доста убедливо говори дека тие потекнувале од словенски род. Иако дејствувале како византиски мисионери, тие целосно го посветиле својот живот во служба на словенскиот свет. Со создавањето на словенската азбука, со преведувањето на многубројни книги на словенски јазик и воведувањето на словенска богослужба, Константин и Методиј се потврдиле како словенски дејци, зашто Грците гледале на словенските јазици како на „варварски јазици“. Од друга страна пак високата должност што ја имал друнгарот Лав не треба да значи дека тој по потекло бил Грк, зашто во многународносната византиска држава голем број поданици од негрчко потекло дошле до високи должности. Меѓу таквите биле и голем број лица од словенско потекло. На пример, цариградскиот патријарх Никита 766—780) бил од словенско потекло; Словен бил и Дамјан, кој во времето на Теофил (829—842) и Михаил III бил удостоен со титулата патриций и ја извршувал високата дворска служба паракимомен (началник на дворските спални); водачот на востанието во Мала Азија 821—823 година, Тома Словенинот, пред тоа бил висок воен функционер; Словенот Андреј, пак во времето на Василиј I (867—886), бил потстратег на темата Опсикион во Мала Азија, итн. Овие примери јасно говорат дека византиската централна власт настојувала како порано така и во кирило-методиевската епоха да поставува на високи должности (световни и црковни) и лица од словенско потекло, од кои голем број биле ангажирани во извршувањето на важни воени и дипломатско-мисионерски задачи, не само меѓу Словените кои биле вклучени во рамките на Византија, туку и меѓу оние кои живееле во нејзино соседство, а и во подалечните европски земји. Здобивајќи се со солидни знаења во византиските училишта и усвојувајќи го византискиот раскошен начин на живеење, овие византиски воспитаници биле удостојувани и со високи титули и привилегии и испраќани да дејствуваат во полза на византиската држава во одделни словенски средини. Но, голем број од таквите словенски дејци, привлечени, главно, од редовите на словенската племенска аристократија, дејствувајќи меѓу Словениите, бргу го заборавале грчкото воспитание и својата дејност ја свртувале во полза на самите Словени. Таков бил случајот во IX и X век со повеќе словенски кнезови. На пример, од *Житието на Григорија Декаполит* се дознава дека на чело на побунетата склавинија во околината на Солун, која настојувала, кон крајот на 30-те години на IX век, да ја отстрани наложената византиска власт, стоел егзарх кој бил од словенско потекло. Исто така од словенско потекло најверојатно бил и стримонскиот стратег кој во 904 година избегнал да им даде сестрана помош на солунчаните во борбата со Арабите. Византиски воспитаници секако биле и оние двајца словенски кнезови од околината на Солун кои во 926 година се кренале против наложената врховна власт на Византија. Затоа имаат право познавачите на Кирило-Методиевото дело кои се изјасниле во полза на словенското потекло на Солунските браќа. Во таа смисла се изјаснил и големиот византолог Ф. Успенски, кога навел дека „не би можела да се разбере дејноста на Кирил и Методиј ако не се сметаат дека се по потекло Словени“. Тоа пак што во славните извори *(Панонските легенди)* не е означено потеклото на Кирил и Методиј не би требало да значи дека со тоа се сакало да се прикрие евентуалното нивно грчко потекло, зашто од овие извори јасно може да се види дека тие му припаѓале на редот на оние византиски словенски мисионери кои својата дејност целосно ја свртиле во полза на словенските народи.

Во полза на тезата за словенското потекло на Солунските браќа убедливо говори и фактот дека тие прибрале и под непосредно свое раководство воспитале и изградиле голем број свои ученици, собрани од оние македон-

ски словенски области во кои повеќе години дејствувале како византиски мисионери. Меѓу таквите биле и Климент и Наум, кои по враќањето од Велика Моравија со успех го продолжиле словенското дело на своите учители во нивната татковина Македонија. Дека браќата Кирил и Методиј својата родна земја Македонија ја чувствувале како своја татковина, а Македонските Словени за свој род, говорат и вестите од *Службата на св. Методиј*. Од нив се дознава дека Методиј по напуштањето на „словенското кнежевство“ во Македонија бил принуден да „остави род и татковина, жена и деца и да замине да живее со светите отци во малоазиската планина Олимп“. Од овие вести, како што се гледа, можно е да се заклучи дека Методиј не ја сметал Византија за своја татковина, а Грците за свој род, зашто и Мала Азија била дел од византиската држава. Од друга страна пак, податокот од Меморандумот на Салцбуршката архиепископија до папата Јован VIII, во кој Методиј е означен како „некој си Грк“, не би требало да значи дека со тоа се сакало да се нагласи неговото потекло, туку напротив припадноста (поданството) на многународносната византиска држава. Исто така нема сигурна подлога и гледиштето дека мајката на Кирил и Методиј била Гркинка, зашто единствен изворен податок за тоа е веста што му ја соопштил еден од атоските монаси на рускиот поклоник Андреј Суханов во XVII век. Погрешно се сфатени и прокоментирани исто така и вестите од *Краткото Кирилово житие (Успение Кирилово)* кои, меѓу другото, говорат дека Кирил бил „по род Бугарин“. Врз база на овој податок некои од учените дури го изедначуваат словенското потекло на браќата Кирил и Методиј со бугарско. Таквото гледиште сосема е површно, зашто во конкретниот случај називот „Бугарин“ не означувал народносна припадност, туку е продукт на наложениот поданички назив „Бугари“ по 927 година како за македонските така и за другите балкански народи, кои биле завладеани од бугарските владетели Пресијан, Борис и Симеон и официјално признаени од Византија за бугарски поданици.

Иако во науката прашањето околу народноста на браќата Кирил и Методиј и денес останува отворено, сепак гледиштето околу нивното словенско потекло, во прилог на кое уште во 1865 година со доста аргументи се застапувал големиот познавач на кирило-методиевската проблематика М. Погодин, си останува како најприфатливо. Во таа смисла доста аргументирано е и искажувањето на В. Киселков дека „солунските браќа Кирил и Методиј не биле никакви Грци, туку чистокрвни македонски Словени“, бидејќи тие „секогаш го носеле во своите гради словенскиот дух на својот татко и на своите сонародници од словенска Македонија“.

2.

БОГАТИТЕ И УГЛЕДНИ родители на Константин и Методиј им овозможиле на своите деца уште од мали години да стекнат висока наобразба и да си отвораат пат за искачување високо во византиската државна хиерархија.

Методиј, чие крстено име најверојатно било Михаил, како постар син на друнгарот Лав, согласно византиските обичаи, требало да го следи животниот пат на својот татко. Неговиот влијателен татко му овозможил да се школува во оние солунски училишта кои ги посетувале децата од побогатите семејства и во кои, главно, се подготвувале за извршување на воено-административни должности. Во овие општообразовни училишта децата можеле да стекнат општи, а и подлабоки познавања од областа на аритметиката, геометријата, астрономијата, музиката, јазикот, историјата, реториката, филозофијата, теологијата и други дисциплини. По завршувањето на општообразовното училиште, на Методиј му било овозможено да ги посетува и оние солунски училишта во кои слушателите, главно, се здобивале со воени знаења и се подготвувале за стекнување на високи световни кариери. Методиј уште во своите детски години почнал да се истакнува во стекнувањето на воените вештини, што во голема мера се должело и на неговиот телесен изглед, „неговата бистрина“ и „мудроста“. Затоа уште „од детството“ Методиј бил сакан и фален од „учените луѓе“. Овие вести од Методиевото *Панонско житие* се потврдуваат и во *Похвалното слово на Кирил и Методиј*.:“ . . . Методиј од млади години започнал да прима световни почести. Со мудроста тој беше како благомирисен цвет во цутење и беше сакан од сите владетели“.

Од мошне скудните изворни податоци за детските и ученичките години на Методиј, не е можно да се утврди времето кога тој го завршил своето школување во Солун и дали посетувал некои училишта во самата византиска престолнина. Исто така, расположливите изворни податоци не овозможуваат да се дознае какви сè должности Методиј вршел до неговото поставување, од страна на византиската централна власт, за управител на „словенско кнежевство“.

Младиот Методиј, следејќи го животниот пат на својот татко, отпрвин најверојатно исполнувал воени должности во рамките на Солунската тема, каде што сè до својата смрт 841 година ја извршувал друнгарската должност и татко му Лав. Своето школување Методиј најверојатно го завршил во времето на императорот Теофил, кога како добар воин се истакнал и на военото поле. Во прилог на тоа говорат и вестите од *Похвалното слово на Кирил и Методиј*, дека тој, уште „од мла-

ди години“ бил „сакан од сите владетели“, дека важел за добар говорник и дека „во службата на сите им бил мил и во војната се пројавувал како крилест, како Самсон и како Гедеон и се покажувал страшен како Исус Навгин“. Славата која ја стекнал Методиј со таквите свои воени подвизи бргу се пренела низ целата Солунска област, а и во царскиот дворец во Цариград. Во таа смисла говорат и податоците од т.н. *Вистинска повест за Кирил и Методиј*, дека Методиј по завршувањето на школувањето и навлегувањето „во машка возраст, станал војник, и бидејќи бил мажествен и во сè достоинствен, затоа познат станал во самиот царски дворец“. Секако воените подвизи на Методиј му обезбедиле голема слава уште пред да наполни дваесет години, зашто византискиот император „кога бил на 20 години го поставил за кнез на Словените“, т.е. доделувајќи му „војводски чин“ го испратил да управува „словенско кнежевство“. Со тоа животните врвици на Методиј тргнале по нови нагорни патишта и му обезбедиле нови признанија и слава ширум целиот словенски свет.

За разлика од својот „постар брат“ Методиј, кој сè до својата триесетгодишна возраст (до замонашувањето) верно ѝ служел на византиската држава при извршувањето на доверените високи световни должности, Константин уште од детски и ученички години својот животен пат го насочил кон совладувањето на оние научни дисциплини кои подоцна му овозможиле да се нареди меѓу најучените луѓе на својата епоха: да стане професор на Цариградскиот универзитет (Магнаурската школа), „заслужено“ да биде „наречен филозоф“, да ја создаде, со помошта на Методиј, словенската азбука и со тоа да изврши епохален пресврт врз културниот развиток на сиот словенски свет, да стане „учител на сите земји“ и да стекне слава на „нов апостол“.

Како најмало, „седмо дете“ по ред на семејството на Лав и Марија, Константин бил удостоен со привилегијата да се школува во оние солунски училишта во кои учеле само „синовите на богатите“. Но за разлика од повеќето од нив, кои имале „обичај да се забавуваат со лов“ и слично, младиот Константин целосно се оддал на учењето и затоа, како што вели неговиот житиеписец, напредувал „подобро од сите ученици, така што сите му се чуделе на сфаќањето и на големиот успех во вештините“. И самиот Константин во една прилика, кога се наоѓал на школување во Цариград, му изјавил на логотетот Теоктист дека за него „учењето е пред сè. Со него, збогатувајќи го својот ум, сакам да постигнам прededовска чест и богатство“.

Младиот Константин уште кога бил на седумгодишна возраст бил пленет од тајните на „филозофското учење“. Уште тогаш, како што пренесува неговиот житиеписец, прекрасната девица Софија (премудроста) му станала животна сопатничка: „Кога беше детето на седум години, сони сон па им го раскажа на татка си и на мајка си и им рече: „Собирајќи ги сите девојки од нашиот град, стратегот му рече: „Одбери една од нив која сакаш за сопруга и помошничка спрема тебе“. А јас ги погледнав сите и откако ги разгледав, догледав една, најубава од сите, со светло лице, богато украсена со златни гердани и бисери и со секаков накит. Името ѝ беше Софија, т.е. премудрост. Ја одбрав неа“.

Колку и да се легендарни овие известувања од житиеписецот, сепак одат во прилог на оние изворни податоци кои, исто така, говорат дека филозофското учење му станало „неисцрпна ризница“, т.е. дека „филозофската наука“ и воопшто премудроста му станале „животна другарка“.

Константин уште од ученичките години тргнал „по друг пат“ од оној на своите соученици. Житиеписецот пренесува дека тој „се зафати со наука, седејќи дома и учејќи ги напамет книгите на свети Григориј Богослов. Григориј Богослов (Назиански) бил оној познат византиски писател и филозоф од IV век чии вештини во паганската и христијанската филозофија сиот тогашен учен свет ги користел, и чии трудови биле во центарот на вниманието и по неговата смрт. Од овој голем мислител и познавач на античката филозофија, младиот Константин, читајќи го страстно, толку многу научил и се воодушевил, што решил да го избере за свој „просветител и учител“. Во негова чест Константин уште како ученик во Солун напишал пофалба, која скратено во словенски превод ја пренел и житиеписецот на неговото *Панонско житие*: „О Григориј, човек на телото, ангел во душата. Бидејќи си во телото човек, се јавуваш како ангел. А твојата уста, како еден од серафимите, го прославува Бога и ја просветува сета вселена со толкувањето на вистинската вера. Затоа и мене, што клечам пред тебе со љубов и со вера, прими ме и биди ми просветител и учител“. Подоцна Константин напишал и друго дело во кое му изразил признателност на својот учител — „богословот Григориј Назиански“. Освен од овој голем мислител, Константин уште од ученичките години сестрано се напојувал и од другите познати богослови, какви што биле Атанасиј Александриски, Јован Златоуст, Ефрем Сирин, Јован Дамаскин, Теодор Студит и други. Само така може да се даде одговор на прашањето: кому тој, Методиј и другите учени на својата епоха, му должеле за здобиениот сестран и длабок религиозен поглед на светот. Дека во кирило-методиевската епоха Григориј Назиански бил доста читан писател и мислител, говори и зачуваниот ракопис во Париската библиотека, кој изобилува со убави минијатури, кој бил напишан по порачка на императорот Василиј I (867—886).

Уште во родниот град Солун Константин покажал голема заинтересираност за совладување на граматиката, со што уште тогаш дошле до израз неговите филолошки дарби за совладување на повеќе јазици. Покрај грчкиот јазик, кој како официјален државен јазик добро го изучил во солунските училишта, Константин уште додека бил дете го совладал и еврејскиот јазик од уличните другари-Еврејчиња. Во овој период, покрај големиот број Словени и Грци, во Солун живееле и приличен број еврејски семејства. Знаењето на јазици пак му овозможило уште од млади години длабоко да навлезе во тајните на повеќе науки. Затоа за Константин, кој за разлика од својот постар брат Методиј „со ум и со добродетели високо леташе како орел со духовните крилја“, солунската учена средина уште додека бил „момче“ станала сиромашна за стекнување на пошироки знаења и за водење дискусии и полемики. Во прилог на тоа говорат и вестите од неговото *Панонско житие:* „Кога навлезе во многу беседи и голема мудрост, а не можеше да ја сфати нивната длабока смисла, западна во голема тага“. Затоа Константин се воодушевил кога во Солун пристигнал некој си „туѓинец, кој добро знаеше граматика“, како што нагласено истакнал неговиот житиеписец. Иако овој познат учен младиот Константин со паѓање „пред нозе“ го замолил да го научи „на граматичка вештина“, нудејќи му дури и дел од куќата на татко му кој нему му припаѓал, тој го одбил зашто „беше ја закопал својата дарба“, заклучува неговиот житиеписец.

Последните ученички години за Константин во Солун биле исполнети со голема тага и поради смртта на татко му Лав 841 година. Сепак роднините и пријателите на семејството на Лав и Марија не допуштиле 14-годишниот Константин да не го продолжи своето школување. За натамошното сестрано изградување на талентираниот Константин секако доста се ангажирал Лав Математичар, еден од најучените луѓе на Византија во овој период. Поставен на чело на Солунската митрополија околу 840 година од страна на цариградскиот патријарх Јован VII Граматик (833—843), со кој бил во роднински врски, во Солун Лав Математичар ги продолжил своите сестрани истражувања, посебно на полето на астрологијата, со што предизвикал голем интерес и почит кај голем број солунчани. Лав инаку уште пред доаѓањето во Солун располагал со своја приватна школа, во која предимно се изучувале светските науки, а посебно математичките дисциплини. Од овој учен митрополит, кој останал на служба во Солун до сменувањето 843 година, младиот Константин можел да научи многу нешта. Тој сигурно спаѓал меѓу оние Константинови „добротворци“ кои по смртта на татко му овозможиле да го продолжи своето школување во Цариград. Инаку, Лав Математичар уште пред да стане солунски митрополит бил поставен (по предлог од еден негов ученик), од императорот Теофил, за професор во познатата цариградска Магнаурска школа, чиј слушател станал и Константин. По укинувањето на иконоборското движење 843 година, Лав Математичар, поради својата иконоборска ориентација, бил сменет од митрополитската должност и одново поставен за професор во Магнаурската школа. По нејзината реорганизација од страна на кесарот Варда во 863 година Лав, освен професор по филозофија, станал и ректор на оваа високошколска институција. Од неговите познати ученици и помошници, кои добиле сестрани знаења додека предавал во Магнаурската школа, се Теодор, специјалист по геометрија, Теодигеј, по астрономија, Комитас, по граматика, а веројатно и учените Сергиј и Фотиј.

Константин да замине на школување во Цариград 842 година, на своја 15-годишна возраст, најмногу се зазел логотетот Теоктист, кој за време на владеењето на малолетниот император Михаил III, иако постоело регентство кое го сочинувале царицата-мајка Теодора и најстарата сестра Текела, а и неколку други советници, фактички ја водел државната политика. За логотетот Теоктист, кој бил многу близок и љубимец на царицата Теодора, да го повика Константин во Цариград, по секоја веројатност влијаеле неговите дамнешни врски со другарот Лав. Исто така има основа да се прифати и претпоставката дека Константиновото доаѓање во Цариград се должело и на препораката на Лав Математичар (Филозоф), кој по повторното добивање на професорската катедра во реформираниот Цариградски универзитет, му станал и официјално негов професор.

Најголема улога во повикувањето на Константин во Цариград да го продолжи своето школување и да се движи во кругот на членовите на царските и највисоките аристократски семејства, секако одиграла неговата „духовна дарба“ за учење, како и големите знаења што ги стекнал уште додека живеел во својата родна куќа во Солун. Во таа смисла говори и неговиот житиеписец, кога истакнува дека логотетот Теоктист, „царскиот управител“, откако „беше дочул“ дека младиот Константин поседува „бистрина и прилежност во учењето, што беа здружени во него“, го поканил да дојде во Цариград „за да се учи заедно со царот“.

Кога Константин пристигнал во Цариград во втората половина на 842 година тој веќе бил на околу 15 години, а малолетниот император Михаил III само на 4 години. Некои од учените се сомневаат во соопштението на Константи-

новиот житиеписец, дека тој учел заедно со Михаил III, изјаснувајќи се притоа дека настанатата грешка на житиеписецот се должела на тоа што и двајцата се школувале нееднновремено во Магнуарската школа, или пак дека Константин се школувал со синот на сестрата на Михаил III. Но и ова соопштение е доста сомнително, зашто сестрата на Михаил III била бездетна. Сепак најубедливо си останува гледиштето дека Константин бил повикан да се школува во Магнуарската школа за да влијае, со својот талент и со стекнатите нови знаења врз малолетниот император, работејќи и како негов воспитувач.

Реорганизираниот Цариградски универзитет, во кој по привилегија се школувал Константин, бил сместен во Магнаварската палата на Големиот царски дворец. Неговиот углед особено се зголемил кога 863 година кесарот Варда на негово чело го поставил познатиот учен Лав Математичар. По извршената реформа позначајно место им било дадено на световните науки: аритметиката, геометријата, астрономијата, музиката итн. Слушателите-студенти на оваа дворска високошколска институција, исто така, добивале солидни знаења и од областа на граматиката, реториката, философијата и „науката на сите науки" — богословието. Додека Константин се школувал во Цариград имал можност да се напојува од знаењата на повеќе познати учени, меѓу кои посебно доминантни фигури биле Лав Математичар (Филозоф) и Фотиј. Тој потекнувал од редовите на патрициската аристократија и подоцна станал и цариградски патријарх. Фотиј, покрај тоа што во рамките на Магнаурската виша школа предавал повеќе дисциплини (дијалектика, математика, богословие), во својот дом создал и филозофски кружок на кој своите ученици ги запознавал со своите погледи по многу прашања. Од *Панонското житие* се дознава, дека на Константин, штом пристигнал во Цариград, му биле одредени „учители да го учат". Царскиот дворец секако целел Константин да се вооружи што повеќе со знаења за да може поуспешно да го воспитува малолетниот император Михаил III. Неговиот житиеписец исто така истакнува дека Константин „откако ја изучи граматиката за три месеци, се зафати и со други науки. Кај Лав го изучуваше Хомера и геометрија, а кај Фотија дијалектиката и сите филозофски науки, освен тоа и реториката и аритметиката, астрономијата и музиката, како и сите други елински вештини. Така овладеа со сите нив, како да учел само една. Брзината се здружи со прилежноста, едната ѝ претходеше на другата, и така се постигнува знаење и умеење". На тој начин Константин за кратко време го постигнал во својот развој тоа што не му било можно да го совлада во сиромашната солунска учена средина. Секако, стекнатите сестрани знаења од повеќе дисциплини не се должеле само на неговата „духовна дарба", туку и на неговата изразита трудољубивост. Додека се школувал во Цариград, истакнува неговиот житиеписец, тој „се другеше со оние со кои беше пополезно, ги одбегнуваше тие што одат по лош пат". Таква работна дисциплина го красела Константина уште во детските години. Тој секако, покрај тоа што ги слушал предавањата во Магнаурската школа, станал и член на Фотиевиот филозофски кружок, кој се одржувал во неговиот дом. Само така може да се сфати како младиот Константин за кратко време можел длабоко да навлезе во тајните на филозофијата и „зрачејќи им на сите со филозофското учење, стана неисцрпна ризница".

За брзото совладување на граматиката и на другите дисциплини, на Константина секако му помогнала и поседуваната „духовна дарба, како на апостол, да зборува на разни јазици".

Од неговото *Проложно житие* се дознава дека тој за кратко време научил четири јазици: грчки, латински, сириски и еврејски. Знаењето на повеќе јазици секако било решавачко Константин да ја добие катедрата по филозофија во Магнаурската школа и да предава „на домашни и на туѓинци". Со доста јазици Константин се запознал и навлегол во нивните тајни за време на извршувањето на државните мисии. Дека Константин владеел добро повеќе јазици и самиот изјавил за време на полемичката расправа со тријазичниците во Венеција: „Му благодарам на мојот Бог, подобро од сите вас ги познавам јазиците".

КОНСТАНТИН ЗА ВРЕМЕ на школувањето во Цариград посебно се залагал за совладувањето на тајните на филозофската наука. Тогаш филозофијата опфаќала повеќе дисциплини и се делела на надворешна и внатрешна. Првата ги опфаќала светските науки, а посебно грчката филозофија, а втората христијанската богослужба. Длабокото навлегување во тајните на светските науки Константин секако му го должел на својот учител Лав Математичар (Филозоф), а доброто познавање на христијанската богослужба на филозофот Фотиј, со кого воспоставил исто така блиски односи.

Логотетот Теоктист, Константиновиот „добротвор", бил одушевен од брзото напредување на младиот Константин, а посебно од широките и длабоки знаења кои ги поседувал од областа на филозофските науки. Тој можел и лично да го согледа тоа, зашто на Константин му дал голема „власт над својата куќа", дозволувајќи му истовремено „слободно да може да оди во царската палата". На тој начин Теоктист можел да биде почесто во не-

посреден контакт со Константина, дискутирајќи притоа со него по многу филозофски прашања. Констатиновиот житиеписец наведува дека тој во разговорите со него, на Теоктист успеал да „му ја протолкува филозофската наука", поради што сите го засакале, а и самиот тој му укажувал „секако чест": „Еднаш му рече: 'Твојата убавина и мудрост повеќе од сè ме тераат да те сакам. Имам убава и богата приќерка, благородна и од висок род, а јас сум ѝ кум. Ако сакаш, да ти ја дадам за животна другарка. А бидејќи имаш добиено од царот голема чест и кнежевство, чекај уште повеќе: набргу и стратег ќе станеш'". Меѓутоа, таквата примамлива понуда Константин ја одбил, со изговорот дека нему учењето му „е над сè".

Големиот државник Теоктист, во договор со царицата — мајка Теодора, решиле да не го испуштат од нивната средина талентираниот „млад филозоф", зашто тој, како што се изразил Теофилакт Охридски во *Климентовото житие*, бил „голем во јазичката филозофија, а уште поголем во христијанската".

По завршувањето на своите студии на Цариградскиот универзитет во 847 година, Константин со сила бил задржан на служба во Цариград. Тој откако бил „потстрижен" и се здобил со духовен чин бил назначен за библиотекар на патријархот во црквата Св. Софија во Цариград. Должноста библиотекар овде по сè изгледа била идентична со онаа на хартофилаксот кој, всушност, го означувал патријаршискиот секретар. Како библиотекар на Цариградската патријаршија, Константин бил задолжен да се грижи, освен за книгите уште и за архивата. Меѓутоа, библиотекарско-секретарската должност не му лежела на младиот филозоф Константин. По сè изгледа тој го искористил доаѓањето на Игнатиј на чело на Патријаршијата (847—858) во јуни 847 година за да се повлече од библиотекарската должност. Во врска со тоа неговиот житиеписец истакнува: „А тој, откако остана на таа должност мошне кусо време, се оддалечи кон Тесното море и тајно се сокри во еден манастир. Го бараа шест месеци и одвај го најдоа".

Византиската централна власт, бидејќи не успеала да го присили Константина „да се врати" на должноста библиотекар, архивар и секретар на Цариградската патријаршија, му понудила нова служба: професор по филозофија на Цариградскиот универзитет, која тој ја прифатил. Во врска со тоа неговиот житиеписец пишува: „Бидејќи не можеа да го присилат да се врати на таа должност, го наговорија да прими предавачка катедра и да преподава филозофија на домашни и на туѓинци, со соодветниот службен чин и плата".

Својата универзитетска кариера Константин ја започнал уште истата 847 година. Со задоволство ја прифатил професорската служба, зашто своите сестрани знаења можел да ги пренесува на своите ученици-студенти, а истовремено да биде поблиску и да општи со своите учители Лав Математичар (Филозоф) и Фотиј. Освен тоа, Константин како професор многу не зависел од моментната политика на централната власт, иако неговата професија му налагала повремено да учествува во разрешувањето на спорните прашања кои се однесувале до заштитата на византиската култура, на христијанската вера итн. Константин за кратко време додека стоел на чело на катедрата по филозофија стекнал голема популарност кај своите студенти, кои потекнувале од повеќе земји на Европа и Азија. Се чини во овој временски период му бил даден и епитетот „филозоф" и станал познат како Константин Филозоф. Најверојатно тогаш и официјално му била признаена титулата филозоф, за што во извесна смисла говори и неговиот службен чин.

Пандора Јовановска

## Две песни

*
* *

Го дебнеме умирањето на денот
Во нас реки се излеваат
Во зората мигум
Трепет сме на врвот
Пламнува утро.

*
*

Од разиграност до спокој
Од суша до сочност
Од мисла до изум
Од живот до смрт
Отсечка.

Александар Џукески

# Кон животот и делото на Стојан Христов



МНОГУ МАКЕДОНЦИ во минатото биле принудени да ја напуштаат својата родна земја за да побараат „политичка слобода и економска сигурност" во другите земји, најчесто во Соединетите Американски Држави, Канада и Австралија, подвлекува Стојан Христов, истакнат американски писател од македонско потекло, во својот говор *Нова Македонија*, одржан пред сонародниците во Детроит на 2 септември 1945 година, а по повод одбележувањето на годишнината од прогласувањето на македонската држава. Иако тешките економски и политички услови биле основната причина процесите на печалбарството и иселувањето на Македонците да започнат уште во минатиот век, сепак тие сукцесивно се засилуваат по најтрагичните настани во Македонија — крвавото задушување на Илинденското востание и распарчувањето на Македонија меѓу балканските држави по балканските војни и посебно по Првата светска војна. Голем број од оние што заминале во туѓина со надеж дека ќе спечалат пари и пак ќе се вратат во татковината, поради разни причини засекогаш останале таму. Токму затоа, низа од постарите наши иселеници денеска имаат во новата татковина свои наследници во третата или во четвртата генерација. Сепак, љубовта кон родната земја, сеедно што за некои од нив тоа е само земја на нивните дедовци и прадедовци, и денеска пламти со голема сила. Еден дел од ваквите длабоки чувства мошне сугестивно ги изнесува Стојан Христов во својот говор *Нова Македонија**, објавен на англиски јазик како одделна брошура.

---

* Со најважните содржински пунктови на овој мошне патриотски настроен говор македонската јавност прв пат беше запознаена преку прилозите на д-р Драги Стефанија, што се цитирани понатаму во овој прилог, објавени во 1982 година, додека целосен превод на говорот прв пат беше емитуван во емисијата *Документи* преку *Третата програма* на Радио—Скопје на 2 и 9 септември 1984 година, заедно со прилогот *Одгласот на Првото заседание на АСНОМ сред нашите иселеници во Соединетите Американски Држави* од Александар Џукески. Во втората половина на февруари 1985 година говорот *Нова Македонија* беше објавен и во списанието *Трета програма* на Радио—Скопје, бр. 19, стр. 13—21, а само неколку дена подоцна беше објавен и прилогот *Нова Македонија — документи за борбата на македонското иселеништво за национално ослободување, изградување и оформување* од Ванчо Андонов, придружен исто така со целосен превод на говорот, во списанието „Современост", бр. 1—2, 1985, стр. 3—21.

Стојан Христов е еден од илјадниците македонски иселеници што заминале за Америка во почетокот на овој век. Тој е роден на 1 септември 1898 година во село Кономлади, Костурско, а во 1911 година кога пристигнал во Америка, тој бил момче на тринаесет години. Татко му се викал Христо и се занимавал со трговија, додека мајка му се викала Митра Котева Наумова. Понесен од американската цивилизација, тој ќе го засака животот во новиот свет и ќе стане негов градител, така што во 1924 година веќе е натурализиран граѓанин на Соединетите Американски Држави. Таму се оженил за Маргарет Вутерс во 1937 година. Кога пристигнал во Америка, Стојан Христов сепак бил доволно возрасен за да го зачува не само својот мајчин јазик, за кој на повеќе места зборува со воодушевување, туку и богатите спомени од бурната историја на македонскиот народ во тоа време. Значи, историските настани во Македонија во неговото детство, пред сè революционерните борби на македонскиот народ за слобода и независност, што доаѓаат до кулминациона точка во Илинденското востание, ќе му бидат основни тематски инспирации како писател во Америка.

Меѓутоа, неговиот живот во Америка отпрвин бил мошне тежок и исполнет со напорна работа во фабриките и во ложилниците во Сент Луис, а потоа на градилиштата на железниците во Монтана и во фабриките во Чикаго. Сепак, и во овој тежок период од својот живот Стојан Христов сфатил длабоко во себе дека треба да постапи поинаку од своите сонародници во Америка, што останувале до крајот на животот она што биле во стариот крај, односно дека треба да се преадаптира и да се вклопи во американскиот живот. И уште една голема желба тој носел во себе од детството — љубовта кон книгата. Токму затоа, трпеливо го започнал процесот на своето долготрајно самообразование на еден туѓ за него јазик, па и покрај омаловажувањето на неговите напори од страна на татко му и средината во која работел и се движел, по завршувањето на вечерните училишта, тој успева да го заврши и Универзитетот Валпараисо, Индијана, од 1918 до 1922 година, што му овозможува да стане новинар и писател. Неговата љубов кон книгата одела дотаму, што тој работел за да заштеди, а штедел за да учи и да навлезе до тенкости во тајните на јазикот и книгите. Како новинар тој работел за познати американски весници и агенциски компании, на пример, за весниците *Чикаго дејли њус* (Чикашки дневни новости) и *Њујорк тајмс* (Њујоршко време), потоа бил дописник од Балканот (1927—1929), а како слободен писател работел во Њујорк (1929—1941). Во текот на неколкумесечната посета на Југославија и Македонија (1952—1953), кога бил примен и од Маршал Тито, Стојан Христов бил дописник од Балканот за Северноамериканскиот новински сојуз. Од ова се гледа дека Стојан Христов како новинар и како слободен писател речиси целосно му го посветил својот живот на пишаниот збор. Токму затоа, со право може да се рече дека тој по јазикот на кој создава, се вградува и е мошне ценет во американската литература и култура, додека по тематиката што најчесто ја обработува во своите раскази, статии, патописи, мемоари, романи и друго, тој обично е врзан за родната грутка, за Македонија, па затоа е и достоен претставник на македонскиот народ во Соединетите Американски Држави и мошне важна алка меѓу американската и македонската литература и култура.

Голем е списокот на објавените прилози на Стојан Христов во американските весници и списанија, односно како одделни книги. Американската критика со симпатии го прифаќа овој писател и најчесто пофално ги оценува неговите литературни настојувања, а неговата популарност и местото што го извојувал сред американската културна јавност се гледа и од фактот што тој е застапен во неколку американски литературни и други енциклопедии, а неговите дела се преведувани на македонски, српскохрватски, бугарски, словенечки, француски и германски јазик.

Да се задржиме сега на неговите шест досега објавени книги. Тематската преокупација во нив обично е Македонија и револуционерните борби на македонскиот народ за слобода и независност, односно судбините на македонските печалбари и иселеници во САД. Од неговото творештво блика една голема љубов за човекот во неговите настојувања да опстане во природата.

Така, во својата прва книга *Хероi и атентатори* (1935), тој во форма на хронолошки историски репортажи и патописи дава широка панорама на револуционерната борба на македонскиот народ, почнувајќи од основањето на ВМРО во 1893 година, преку дејноста на солунските атентатори, аферата Мис Стон, трагичните последици од Илинденското востание, натамошните двоења и меѓусебни борби во редовите на Внатрешната македонска револуционерна организација, основањето на ВМРО (Обединета) и прокламирањето во Виена на Мајскиот манифест во 1924 година, па сè до репортажите за дејноста на Иван Михајлов во Пиринска Македонија до неговото бегство во Турција (1934).

Втората негова книга е романот *Мара* (1937), што во основата носи уметнички квалитети, но сепак на многу места историската фабула како да не му дозволувала на авторот да ѝ се измолкне на голата историска фактографија. Независно од тоа, во романот *Мара* се предадени неколку лика со богата психолошка широчина, а има и повеќе места што се уметнички издржани и потресни. Во романот, всушност, е претставена револуционерната дејност на ВМРО и подготовките на Илинденското востание од Гоце Делчев, Дамјан Груев, Пере Тошев и другите македонски револуционери, но основната фабулна линија ја опфаќа самоубиствената дејност на „Гемиџиите“, што непосредно пред Илинденското востание успеваат да ги изведат познатите солунски атентати и да ѝ го свртат погледот на Европа кон Македонија, зашто со нив им се загрозени економските интереси на некои европски земји. Во романот се говори и за безграничната храброст на Македонците во Илинденското востание и за трагичните последици за македонскиот народ по неговото крваво задушување. Потресна е последната глава во романот, во која се опишува безмилосниот колеж што ќе го извршат Турците над скриените луѓе во планината. Преживеани нема. Само мртвите осакатени тела се сведоци за страдањата на луѓето: „Никој не плачеше со болка, никој не лелекаше над умрените. Сите тие, жените, децата и старите луѓе од цело едно село, лежеа таму најпосле слободни, слободни од султанот, слободни од бремето на животот“, се зборовите на Стојан Христов со кои го завршува романот *Мара*.

Во романот *Мара* Стојан Христов вградува богат материјал од битот и животот во македонското село, а до подробности се предадени некои народни обичаи и верувања, на пример, погребните и свадбените обичаи, одењето покрсти, т. е. додолските обичаи и слично.

Во романот *Лавот од Јанина* (1941) Стојан Христов пак разработува историска тема. Во него тој ги проследува ѕверствата и насилствата на познатиот одметник од власта на султанот Али Паша Јанински (1741—1822), кој загосподарил со Епир, Тесалија, Албанија и Јужна Македонија и од кој пишти словенското и несловенското население. Низ романот овој пат се проследени и живописно предадени обичаите, битот и животот на албанскиот народ.

Трите други книги на Стојан Христов можеме да ги определиме како автобиографска и мемоарска проза. Тие се надоврзуваат една на друга како градирани варијанти и во нив постојано се освежува и дополнува истата тематика — највпечатливите спомени од родната земја пред неговото заминување за Америка и животот на македонските печалбари и иселеници во Соединетите Американски Држави. Тие се: *Ова е мојата земја* (1938), *Мојот американски ацилак* (1947) и *Орелот и штркот* (1976).

Првата од овие книги ќе му донесе преку ноќ слава на Стојан Христов сред американската културна јавност, поради фактот што била пронајдена како единствена книга од општата лектира на работната маса на претседателот Рузвелт по неговата смрт. Еве како го доживеал овој важен настан во својот живот самиот Стојан Христов: „Само во други два случаја во мојата писателска кариера ми беше дадено такво духовно и морално задоволство како што е печатењето на оваа книга на мојот мајчин јазик. Едното беше кога мојата автобиографија, *Ова е мојата татковина,* беше најдена на работната маса на претседателот Рузвелт по неговата смрт. Друг момент беше честа да бидам гостин на мојата родна земја сега кога е таа слободна држава и ковач на својата сопствена судбина“. (Уводни зборови на Стојан Христов кон преводот на книгата *Мојот американски ацилак,* „Кочо Рацин“, Скопје, 1953, стр. 6).

Втората книга е досега единствена што е преведена на македонски јазик, но наскоро треба да излезе богат избор од неговото творештво, додека над третата книга, според податокот во една американска енциклопедија, тој сѐ уште работи, иако е во длабока старост, така што вториот том на книгата ќе имаме можност да го читаме во иднина.

Иако е натурализиран Американец, Стојан Христов постојано ги носи во себе спомените за својата родна грутка, така што речиси сите инспирации во обемното новинарско и писателско творештво ги црпи од своето детство. Оваа голема љубов кон родната земја убаво се гледа и од овие зборови искажани пред Македонците во Детроит во говорот *Нова Македонија:* „Ние сме присвоени синови и ќерки на Америка, но Македонија ни е природната мајка и ние не можеме да ја заборавиме. Сакајќи ја Америка и должејќи ѝ ја нејзе првата верност, ние ќе бевме безвредни синови и ќерки на Америка ако немавме љубов во нашите срца за земјата што нѐ хранеше во нашето детство, за јазикот што го зборувавме како деца, а што го немаме заборавено“.

Токму оваа љубов кон родната земја што ја носел од детството го натерало Стојан Христов да дојде неколкупати на Балканот, па вршејќи ја својата професионална дејност како дописник да ја запознава американската јавност со состојбите во овој ев-

ропски регион, објавувајќи голем број впечатливи патописи, репортажи, статии и слично. Во текот на Втората светка војна тој е задолжен да го следи одблизу грчкиот отпор против фашистичките и нацистичките окупатори, така што добро ја познава и Народноослободителната борба на југословенските народи и народности и со одушевување зборува за постигањата на македонскиот народ по извојуваната слобода.

Во текот на својот престој од септември 1952 до средината на февруари 1953 година во својата слободна татковина како гостин на Матицата на иселениците на Македонија и на Друштвото на писателите, Стојан Христов посетува повеќе градови, историски места и културни споменици на Македонија. За него тогаш мошне често се објавуваат вести преку Радио-Скопје и во весникот „Нова Македонија“, зашто бил прифатен како особено ценета личност и како важен мисионер во културната размена меѓе Америка и Македонија. Во текот на престојот (со сопругата Маргарет) тој се запознал со сите успеси на македонскиот народ по извојуваната слобода, но исто така дал скромен прилог кон македонската култура со тоа што држел предавања, водел разговори со разни луѓе, давал интервјуа и објавувал свои дела на македонски јазик. За илустрација овде ќе го споменеме предавањето *За градителите на американската проза*, одржано во Клубот на уметниците и културните работници во Скопје на 5 февруари 1953 година, како и интервјуто на Конференцијата за печатот, што му го даде на Јован Костовски во весникот „Нова Македонија“ на 10 февруари 1953 година пред своето заминување за Америка. Во ова интервју тој зборува со воодушевување за Македонија, за нејзината стара култура, за развојот на македонскиот литературен јазик и за македонската литература, се искажува со голем респект за маршал Тито, за кој вели дека е еден од најголемите демократи во светот и слично. Во текот на престојот се објавени некои негови раскази, на пример, *Таро Тапанцијата* во „Нова Македонија“, додека расказот *Очите на дедо ми* во превод на Анѓа Цувалековска Веиновиќ е објавен во списанието „Современост“, 1952, бр. 7-8. Интересно е да одбележиме дека овој расказ е преведен уште еднаш во „Современост“, 1984, бр. 7-8, од Мето Јовановски. Во 1953 година е објавена и книгата *Мојот американски аџилак* во превод на Анѓа Цувалековска Веиновиќ.

Од престојот на Стојан Христов во Југославија и Македонија во 1952—1953 година кога за него се пишуваше доста кај нас и кога Бранко Заревски најверојатно ги објави првите биографски податоци за него и даде преглед на неговото творештво (сп. *Од работник до писател*, „Нова Македонија“, 11 септември 1952) за Стојан Христов не е многу пишувано, иако со четивото *Првите дни во туѓина*, тој е присутен во сите досегашни изданија на читанката за VI одделение од Благој Кондарко и Георги Сталев. Во последно време кон неговото творештво го свртe своето внимание д-р Драги Стефанија со прилозите: *Нашите иселеници од Америка за македонскиот јазик*, во списанието „Македонија“, бр. 351, Скопје, 1952, стр. 8—9, *Македонија во делата на Стојан Христов*, во „Иселенички календар 1982“, Скопје, 1982, стр. 192—194 и *Македонија во делата на Стојан Христов и Луј Адамич*, реферат поднесен на симпозиумот посветен на творештвото на Луј Адамич во СР Словенија.

Да заклучиме, Стојан Христов е истакнат американски писател од македонско потекло, кој во иднина секако ќе биде многу поприсутен во современата македонска литература и култура, зашто иако создава на англиски јазик и ѝ припаѓа на американската литература и култура, во своето творештво тој најчесто тематски е преокупиран со историските и револуционерните настани во својата родна земја Македонија и со судбините на македонските печалбари во Соединетите Американски Држави. Токму затоа, уметничките визии на клучните националнореволуционерни содржини во неговото творештво и натаму ќе останат онаа многу важна алка што ќе ги поврзува нашите иселеници во Америка со родната грутка, додека за Македонците во СР Македонија богатото творештво на Стојан Христов, што допрва ќе се открива и ќе се доживува со сета своја епска широчина, ќе остане важно сведоштво за процесите на оформувањето и афирмацијата на македонската национална мисла сред американската јавност пред Втората светска војна и по неа. Оттука, Стојан Христов со право е уште еден голем син на Македонија, кој иако своите творечки сили ги вгради пред сè во американската култура, секогаш беше свесен за своето потекло и мошне загрижен за судбината на македонскиот народ, за судбината на својата татковина — Македонија.

**Стојан Христов**

# Смртта на резбарот

И ТАКА ЗИМАТА мина брзо со револуционерните должности што се трупаа врз младите рамена на Павле. Таа пролет дедо Илија се врати во селото. Нешто страшно и чудно беше му се случило на старецот. Павле тешко можеше да го препознае. Кога го виде внука си, старецот се струполи и се расплака како дете, стегајќи го Павлета на своите гради и припивајќи се кон него за заштита. Мара и Ката започнаа да го опсипуваат старецот со прашања како нешто да беше лошо, но Павле со поглед ги натера да замолчат.

Откако се одмори, резбарот тргна кон својата воденица над селото. Павле одеше со него и зборуваше за разни работи, но смислено одбегнуваше какви и да било алузии за причината на страдањето на дедо му, што старецот не можеше да го скрие.

Кога застенка нагоре по патеката, Илија почна да си мисли на еден дабов трупец, парче дрво обликувано како тапан, што лежеше со години пред воденицата и што беше користено како стол. Тој често прижелкуваше да го изделка во една од своите замисли на светците. Одеднаш тој го праша Павлета дали дрвениот трупец е уште таму.

— Уште е таму, дедо, — му одговори Павле.

Веднаш штом стигнаа до воденицата, резбарот се фати за работа врз трупецот со страста на млад човек, длабејќи го дрвото со своите длета и криви секирчиња. Дрвото беше цврсто, бидејќи беше стврднато од времето. Секирчето пискаше и одгризуваше трески од трупецот, а тие скокаа наоколу како искри.

Павле не можеше да каже што ќе обликува старецот од парчето дрво и не сакаше да го праша, но од чудната светлина што засветка во очите на Илија и од повлечениот израз на неговото лице, тој можеше да насети дека дедо му овој пат нема да реже светец.

Павле го остави резбарот да работи и се врати дома со вознемирени мисли. Илија остана во воденицата, не трудејќи се дури ни да се враќа дома на спиење. Мара и Ката му носеа храна редовно, но тој толку беше занесен во работата што храната мошне често се скиснуваше пред да ја проба. Жените беа среќни што се врати старецот, но секогаш кога ќе го забележеа болниот поглед во неговоте очи, тие ќе се уплашеа. Тој не ѝ зборуваше на ниедна од нив и ќе запреше да работи во моментот кога ќе му се приближеа. Павле беше единствената личност на која ѝ дозволуваше да го гледа кога работи и само нему тој му зборуваше.

По неколку недели делкање и режење трупецот од дрво доби форма на глава, но глава што лесно можеше да се земе како глава на животно, но исто така и како глава на човек. Тогаш Павле се осмели да го праша што сака да направи од предметот. Старецот веднаш го спушти резбарскиот алат, како да беше фатен во некоја тајна, и гледајќи пред себе, како човек што зјапа отсутно во просторот, тој извика:

— Добро, што мислиш, ех, што мислиш? Ќе ти кажам!

И тогаш неговиот рамнодушен глас се исполни со лутина. Тој постапуваше како некој на кој му биле испитани тајните чувства и гледаше во Павле со очи облеани со чудна светлина. Потоа извика налутено:

— Што мислиш ти, ех, што мислиш? Ќе ти кажам! Тоа ќе биде ѓавол! Ѓавол! Ме слушаш ли? Толку долго работев светци во резба и ги имам толку многу. Има ѓаволи на овој свет! Отсега јас ќе правам во резба единствено ѓаволи!

На Павле му се сврте в глава небаре некој беше му ги затнал ушите. Му ги фати ковчестите раце на деда си и викна:

— Дедо . . . те молам . . .

Но прекина занемен. Никогаш порано го немаше чуено да зборува како сега. Остра болка мина низ него поради смелоста што го праша околу резбарството.

— Те молам . . . дедо . . . — мрмореше тој и ја положи својата млада глава во скутот на старецот.

Тој легна таму липајќи, телото му трепереше, главата му се матеше небаре разбрборен воденички камен се вртеше внатре во неа. Се почувствува како сета добрина на светов да беше однесена со еден замав, како злото што беше се сместило во срцето на старецот да беше се сместило во срцето на светот. Тој го сакаше деда си со младешка жештина; тој го сакаше поради бескрајната добрина што обитаваше во оваа стара рамка; поради сето благородно знаење што струеше од оваа бела глава. Срцето на дедо му секогаш беше храм на добрината, тоа големо срце каде што чекореа само светците. Треперливата ковчеста рака на старецот ја галеше растресената глава во скутот и солзи како осамени капки од дожд се ронеа од сивите очи врз кадриците на темнокафеавата коса.

— Дојди, чедо мое, — проговори најпосле старецот, — малку е важно што режам сега. Не е вистина дека ги изговорив тие зборови. Нешто внатре во мене ги изговори нив, а не јас.

Павле ја подигна главата од скутот на старецот и му погледна во лицето. Го виде моментално изменето, го виде ведро и свето какво што го знаеше отсекогаш.

— Колку си добар, дедо Илија! Не си ти тој што го реже тој ѓавол! Кажи дека не си тоа ти, дедо Илија!

— Не, Павле, тоа не сум јас. Тоа е нешто внатре во мене што мора да излезе надвор. Тоа ќе излезе, сакам да си умрам во мир.

Потоа го крена алатот и повторно почна да длаби во дрвото со него. Зашто тој работеше за себе; ова омразно нешто го работеше за својот сопствен мир.

Уште еднаш лицето му стана призрачно и болно развлечено. Изгледаше како да се бори со себеси, како да се обидуваше очајно да потисне некое зло што се пробиваше низ неговото тело како отров. Во оваа глава што долго беше навикната на мирното обитавање на светците и апостолите, сега потскокнуваа ѓаволски фигури на омразата и одмаздата. А бидејќи стариот резбар ѝ беше туѓинец на омразата, борбата внатре во него уште повеќе го измачуваше. Тој се обидуваше да ги ублажи своите разгорени рани со мевлемот на љубезноста и проштавањето и на моменти постигнуваше совршено спокојство на духот. Но наскоро страшни огнови ќе јурнеа повторно во него и ќе му ја проголтаа душата и телото.

И тој продолжи да го длаби дрвото. Во текот на последните фази од работата тој никому не му дозволуваше да ја види бистата, дури ни на Павле, кој и без тоа немаше желба да ја разгледува. Баба Ката го распрашуваше Павлета како му одат работите на дедо му во воденицата.

— До каде е сега тој? Кој ѓавол му влегол сега нему в глава?

Но Павле никогаш не кажуваше ни збор за она што го знаеше. Еднаш го загуби трпението и нељубезно ѝ зборуваше на баба си. Мара беше презафатена со својата работа за да забележи што реже Илија.

Старецот ја продолжи својата работа, работејќи непрестајно за да му даде лице на натприродното создание. И најпосле ужасниот лик беше довршен. Луѓето што дојдоа горе да го разгледаат брзаа да ја напуштат глетката, како да бегаа од самиот ѓавол. Жените шлапкаа со јазиците и ги вртеа своите лица од страшниот предмет. Децата цреќаа и се криеја под унечките на мајките. Сите побегнаа по падината небаре чумата беше подигнала логор крај воденицата. Чудовишниот предмет им заповедаше да се тргаат од живата грдотија.

Тоа беше парче дрво, стеблото на еден даб што некогаш растел некаде во шумата над селото, но дедо Илија ги имаше влеано во овој недоделкан трупец целата омраза и грдотија со кои располагаше неговото суштество. Тој се исчисти себеси од сето тоа. Тоа траеше со недели, мачни недели, во кои мораше да ги измие од своето тело отровите што беа навлегле во него. Сето тоа сега беше заклучено во главата на демонот. А главата стоеше таму речиси дишејќи со својот ужас.

А Павле сега можеше да гледа во лицето на старецот и повторно го виде деда си. Страшното нешто излезе од него, излезе од старото тело што тоа го глодаше како паразитски израсток. Со своите резбарски алати Илија работеше врз себеси.

Меѓутоа луѓето се плашеа од она што можеше да му се случи на селото. Зашто Илија Драгор беше оној што ја претстави формата на чудовишниот лик, човекот што беше изработил во резба толку светци и распетија, човекот што беше ги запознал со царството на господа. Резбарот на светците беше станал резбар на ѓаволите. Силата на господа на земјата се ближеше кон крајот и иднината му припаѓаше на ѓаволот! И така, селаните го молеа Илија да го уништи страшното натприродно суштество.

— Ова нема да излезе на добро, — изјавуваа тие. — Ова е ѓаволот. Тој мора да биде уништен.

Дедо Илија не беше трогнат од нивните колнења. И предметот остана пред воденицата пролевајќи скверност низ падината. Главата се стеснуваше кај слепоочниците, ушите беа забодени близу до страните на главата и се зашилуваа нагоре, прифаќајќи ја сè повеќе и повеќе формата на рогови и придавајќи му на горниот дел од главата животински изглед. Очите беа тркалезни и ококорени како сјајни бисери. Под нив висеа мрежести врекички. Веѓите беа високо накривени; од раздвоените усни се подаваше горниот ред заби, огромни и деформирани, за да ја засили грдотијата и злокобниот ефект на одвратната слика.

Заптиите слушнаа за ова и дојдоа во воденицата да го разгледаат шејтанот. Отпрвин им се причини дека ја вкусија идејата оти стариот резбар на светци се преобрнал во резбар на демони. Но откако фрлија добар поглед врз резбата, нивното расположение се измени и тие побрзаа низ ридот. Наскоро еден од нив го јавна коњот и одјава надолу по долината во правец на Баш Бунар.

Два дни потоа, додека Драговци и повеќето од другите луѓе во селото беа зафатени низ нивите, во селото пристигна бегот

од Баш Бунар со една свита албански стражари. Заптиите го одведоа до воденицата каде што дедо Илија си лежеше на сонце пред неа, а дрвениот лик си стоеше близу до него. Кога старецот го чу движењето, ги отвори очите, но тој седеше таму со плеќите потпрен на ѕидот и не се помрдна.

Неколку минути бегот и неговата придружба се вгледуваа немо во дрвената биста. Потоа бледото бабуњосано лице на бегот почна да црвенее од лутина, крвта му струеше накај образите. За еден момент тој ја сврте главата од суштеството, но очите пак му се вратија на него и останаа да го разгледуваат предметот со растечки интерес. Дедо Илија беше молчалив и неподвижен како неговиот дрвен лик.

КОЛКУ ПОВЕЌЕ што се загледуваше бегот во суштеството, толку поналутен тој стануваше. Чекореше наоколу нервозно, гледајќи во предметот од различни агли. Но од која и да било точка да го погледнеше, натприродното суштество го следеше со бабуњосаните очи. Турчинот го извлече долгиот килибарен чибук од појасот и стави цигара во него. Тој страсно шмукна од тркалезната писка и го дувна чадот во облачиња околу него. Цело време очите му останаа залепени за ушите обликувани во вид на рогови, лазејќи нагоре по страните на тесната глава. Бегот никогаш не беше олку осквернат со збор или со дело колку со овој безгласен, чудовиштен предмет што продолжуваше да се вгледува во него со своите нададени очи и да му се подбива со грдата уста, со дебелите пробесени усни, со исколчените челусти. Целата одвратна, потсмешлива гротеска довикуваше обвиненија против него, небаре секое злосторство што го имаше извршено беше вградено во неа со единствена цел да му се потсмее. Му изби пот по челото на Турчинот и крвта му навре во неговите набрекнати очи. Тој помина со раката за да ја избрише росата од веѓите и кога раката ги бришеше надолу страните на лицето, таа ја допре месестата брадавица што му беше закачена како јаготка на десната страна од вратот уште од детството. Во меѓувреме, тој забележа слична брадавица на истата страна врз лицето на дрвеното суштество. Неговите крваби очи се растегнаа пошироко и неговите вилици се затворија. Грдите издадени заби на Турчинот чкртаа гневно. Искривеноста сама се развлече врз неговото лице и бесот му го проголта телото. Тој се разбесни и засаска како ранета отровница. И колку што стануваше побесен толку повеќе личеше на дрвеното суштество пред себе. Тој не можеше да ја забележи својата лутина. Чудовишната сличност со него стоеше таму подбивно и предизвикувачки. Таа ги отелотворуваше во себе презирот и омразата на илјадници луѓе што ги имаше изгазено. Она што му го стори овој трупец, немаа храброст да му го сторат илјадниците луѓе на кои им нанесе зло! Предметот плукаше на него; го проколнуваше; тој му го вчепка суштеството, му ја истргна душата и ја држеше валкана пред неговите очи.

Дедо Илија, што стоеше таму исто така неподвижен како неговата творба, беше подготвен за најлошото. Меѓутоа, бегот не го допре старецот. Си замина без да изусти ни збор. Двајца од неговите луѓе останаа по него. Кога нивниот господар беше надвор од погледот, тие ги зедоа секирите од воденицата и го исцацкаа предметот на деланки. Потоа и тие побрзаа надолу по ридот.

Бегот и неговата свита го напуштија селото без да повредат некого.

Кога откри Павле дека ѓаволската гротеска што беше ја изрежал дедо му претставувала портрет на бегот од Баш Бунар, тој беше исто толку среќен колку што беше тажен пред тоа. Не се мачеше да открие каква неправда му беше причинил Турчинот на старецот за да го исполни своето суштество со толкава омраза. И никој не беше способен да ја открие причината за тоа, бидејќи Илија не зборуваше за неа. Некои зборуваа дека бегот бил офицерот што го извршил бесењето на Борис Драгор, а други дека тој го отпуштил стариот резбар без да му плати ни пара за годините работа што тој ја остави во резбите на сарајот. Сеедно која беше причината, Павле беше среќен што дедо му најпосле почна да ги гледа беговите како демони.

Не помина ни еден месец по ова кога Павле, искачувајќи се накај воденицата за да види како си поминува старецот, го најде умрен пред неа. Стариот Илија мора да беше умрел на спиење, зашто тој изгледаше толку живо, како што беше седнат тих и мирен, потпрен на ѕидот со грбот, како секогаш, и со протегнати нозе пред себе. Павле го растресе неколкупати пред да сфати дека резбарот беше повикан во она далечно царство што целиот свој живот се обидуваше да го ваја во дрво за да можат да го видат и луѓето по селата.

*(Одломка од романот* Мара, *V, 2, превел од англиски: Александар Џукески)*

Живко Василевски

# Преводот како мост за зближување

АКО КАКО РЕАЛНА претпоставка и како единствена алтернатива за поубава и посреќна иднина на човековиот род, се прифати меѓусебното запознавање и зближување, ако комуницирањето меѓу државите и народите во светот се сфати и прифати како гаранција за новите посветли утра, ако расната, верската, националната и идеолошката припадност на човекот се сфати и прифати како човечко во човекот и како негова определба за живот и за отстојување во сегашноста и иднината, тогаш тоа за сите во светот треба да биде и да претставува ceterum censeo.*

Во тој контекст, преведувањето на дела од областа на литературата, историографијата и науката, претставува значаен дел во натамошното универзално поврзување на светот, основа за меѓусебно запознавање и зближување и за искоренување на предрасудите што постојат едни кон други како рецидив на минатото.

Нашиот истакнат македонски преведувач Илија Корубин, во врска со преведувањето ќе каже: „Ако го земеме преводот како постојан процес, како меѓусебно преточување, комуницирање и запознавање, односно како меѓусебно збогатување на културите на народите, тогаш тој во современиот свет доаѓа до израз повеќе од кога и да било“.

Во оваа пригода нека ми биде дозволено да ви презентирам некои информации за преведувачката дејност во нашата Република.

Како што е познато, македонскиот литературен јазик се конституира пред 40 години во време кога татнежот на топовите сè уште внесуваше немир во душата на човекот.

Пред 40 години започнавме со првиот буквар, со прва радио-емисија на македонски јазик, со прва искажана мисла на литературен мајчин јазик, без ризик да бидеме прогласувани за богохулници и да бидеме понижувани и прогонувани за тоа, како што тоа беше и е практика во некои соседни земји.

Денес, ако во смисла на една историска ретроспектива направиме рекапитулација на дострелот што сме го постигнале во овие четири децении, тогаш, без лажна скромност ќе кажеме дека сме постигнале извонредни резултати и дека на македонски литературен јазик сме ги преточиле врвните дела на светската литература како што се делата на Хомер, Пушкин, Толстој, Достоевски, Чехов, Гете, Виктор Иго, Балзак, Џек Лондон, Петефи, Љермонтов, Бодлер, Ади, Лорка, Џојс, Хемингвеј, Фокнер, Сефирис, Неруда, Еминеску, Незвал и многу други.

Капиталните дела од областа на литературата што се создадени од народите и народностите на Југославија се преведени, исто така, на македонски литературен јазик.

Ослободениот творечки гениј на македонскиот народ кој со децении и векови бил потиснуван, за релативно кратко време од Ослободувањето до денес создаде осведочени вредности и достоинства и во областа на литературното творештво.

Конески, Јаневски, Шопов, Чашуле, Тодоровски, Матевски, Солев, Вишински, Павловски, Андреевски и плејада други респективни пера, надоврзувајќи се на творештвото што се создавало низ траењето на вековите на оваа наша македонска распукана смолница, извонредно многу придонесоа за проширување на сознанијата на другите во светот за Македонија и за македонскиот дел на Балканот.

Повеќе од 90 дела на македонски познати автори се преведени во голем број земји во светот. Тие се преведени на англиски, руски, француски, германски, италијански, кинески, шпански и на многу други јазици.

Преведената книга, без оглед на тоа каква е нејзината содржинска преокупација и стилска вокација, пред сè е податок, сведоштво, информација и интерпретација, колку на нашата современост, толку и на нашата историја. Последново, со посебна причина го одбележуваме, зашто долг е периодот кога најмалку за нас можел да говори нашиот човек, кога фалсификатот за македонското национално битие бил основниот веродостојник во пластовите на неговата долга историја, и општествена и културна. Преведените дела на македонските автори без посредници ја презентираат вистината за нас и нивниот читател го прават побогат во неговото сознание за Македонија, без призвук на врвлива пропаганда, туку со силата на уметничкиот, тивок и длабок збор.

Искуството со кое денес стоиме пред податокот за издадените книги од македонски автори во странство и во земјата, кажува дека во таа актива се вклучени цела низа фактори во чија основна намера и дејност е содржана желбата да се премостат бреговите на разнојазичноста. Тоа значи воспоставување мост кој ќе го покажува патот кон поголемо меѓусебно разбирање во светот, како предуслов за меѓусебна потесна, поширока и поосмислена соработка.

Вашата преведувачка дејност е од извонредно значење за проширување и натамошно култивирање на комуникацијата меѓу националните култури, за натамошно осмислување на меѓусебното информирање, запознавање и зближување, за зголемување на мостовите меѓу државите и народите во светот, зашто преведувањето претставува своевиден темел и потпора на борбата што ја води човекот за соочување со иднината и нејзините искушенија.

---

* Реч одржана на Преведувачките средби, Охрид '85, 19—21 април 1985 година.

# Второто издание во Атина

Угледната издавачка куќа „Диогенис“ од Атина неодамна го објави второто издание на знаменитото дело *Сердарот* („О Арматолос“) од Григор Прличев, по повод 125-годишнината од првото издание и овенчувањето на Прличев со лавров венец. Кон ова издание е поместен предговор од македонскиот писател Борис Вишински и поговор од истакната грчка поетеса Викторија Теодора, што ги објавуваме во овој број на *Културен живот*.

Покрај тоа, го поместуваме и излагањето на Костас Кулуфакос, поет и литературен критичар од Атина на симпозиумот посветен на животот и делото на Григор Прличев, одржан во мај 1985 година, во организација на Институтот за литература при Филозофскиот факултет во Скопје.

## ПРЕДГОВОР

Григор Прличев (Григориос Ставридис) е голем македонски поет од XIX век. Тој е роден во Охрид на 30 јануари 1830 година во бедно семејство. Татко му Ставре набргу умира и мајка му Марија со тешка мака ги издржува четирите деца, од кои Григор бил најмалото. Марија била вредна, храбра и сталожена жена и тоа го пренесувала на своите деца. Од дедо си научил грчки јазик, а потоа и грчко училиште, кое го завршил со успех. Кон крајот на неговото школување, на осумнаесеттодишна возраст, учител му станува преродбеникот и народен подвижник Димитрија Миладинов (1810—1862), кој истовремено собирал и македонски народни песни и приказни. Во тоа време, Прличев, веќе одлично владеел со грчкиот јазик, ги читал грчките класици и европските писатели и пишувал поезија на грчки јазик, која не ја објавувал. Во својата *Автобиографија* тој вели: „Во животот го сакав само Хомера, мајка ми и Света Марија.

Прличев за Елада велел дека „тоа е божествена земја која не раѓа плод, зашто е натопена со многу крв и солзи“. Со тие мисли и чувства во 1849 година тој заминува за Атина за да студира медицина, но тој таму повеќе се интересира за литературниот живот. Веќе наредната година, Прличев присуствува на свеченостите, кога на традиционалниот конкурс за поема бил овенчан со лавров венец најдобриот грчки поет. Овој настан дава силен поттик на неговата натамошна книжевна дејност и таа слика ќе го прогонува сè додека тој не го види лавровиот венец на својата глава.

Немајќи пари за натамошно студирање, се уште непознатиот поет, се враќа во Охрид и работи како учител, потоа оди во Тирана, Долна Белица, Прилеп и Битола занимавајќи

се со просветителска дејност. Прличев ги подучува учениците, но немирот од Атина му ги исполнува градите. Тој со себе ја носи идејата за поема што ќе ја освои Атина.

Како учител работи непрекинато и неуморно досетена години, штеди пари и еден летен ден во 1859 година, носен од својот поетски немир, пак тргнува кон древниот град. Наводно пак да продолжи со студиите, а всушност, трескавично ја пишува и препишува поемата *Арматолос* („Сердарот“), која ја завршува во февруари 1860 година и навреме ја праќа на конкурсот за поема напишана на грчки јазик.

ΓΡΗΓΟΡΙΟΥ ΣΤΑΥΡΙΔΟΥ
ГРИГОР С. ПРЛИЧЕВ

Ο ΑΡΜΑΤΩΛΟΣ

ΠΟΙΗΜΑ

Β΄ ΕΚΔΟΣΗ



ΕΚΔΟΣΕΙΣ ΔΙΟΓΕΝΗΣ
ΑΘΗΝΑΙ · 1985

Страница од второто издание на *Сердарот*

Неговата поема е најмала, но најсодржајна меѓу поемите на 25 грчки поети што учествуваат на конкурсот, под покровителство на кнезот Отон. Веќе на 25 март 1860 година, најсреќниот ден во неговиот живот, Григор Прличев ја добива првата награда, овенчан со долгосонуваниот лавров венец, опкружен со пофалби и слава на голем поет.

Тој истовремено е збунет од ненадејната и неочекувана слава и новите поволни околности што се пред него, но и студен, одмерен и промислен во својата одлука. Решително ги одбива примамливите понуди и ветените стипендии и веќе го пишува и епот *Скендербег* за да учествува со него на конкурсот во 1861 година, кој за жал не се одржал.

Во меѓувреме, вратен во Охрид, слушнува за затворањето од страна на турските власти на својот учител Димитрија Миладинов во цариградскиот затвор и на неговиот помал брат Константин Миладинов (1830—1862), префинет лиричар, кој тукушто во Загреб го објавил капиталниот *Зборник* на македонски народни песни и кој, во напорот да го ослободи брата си и самиот паѓа в затвор. Прличев набргу разбира за нивната маченичка смрт во затворот. Таа тажна вест исцело го потресува и го менува неговиот живот и сфаќања. Тоа е негов целосен пресврт.

Во таква ситуација, овој поет го напушта блесокот на поетската слава и се оддава на макотрпната народна борба за будење на својот народ за ослободување од турското ропство и за воведување на народниот јазик во училиштата и божјата служба. Во оваа нова активност, тој се обидува да пишува и на својот охридски народен говор, но не успева во тоа. Тој како поет се губи во новиот јазичен медиум, откако повеќе не пишуваше на грчки јазик.

И она што остана од неговата поезија, на крајот тоа се двете веќе наведени поеми, а до својата смрт 1893 година во Охрид, тој ќе ја преведува *Илијада* на словенски јазик и ќе ја пишува својата *Автобиографија*, а ќе ги поттикнува своите сонародници кон борба и слободен живот, продолжувајќи го делото на Браќата Миладиновци и давајќи му ново обележје.

Прличев бил одушевен поклоник на Хомер и грчката култура. Хомеровата инспирација е присутна во неговата поезија како вдахновител на стиховите, своевиден поттикнувач. Поемата *Арматолос* што е пред вас, драги читатели, во својата првобитна верзија од 1860 година, е епопеја на борбата за слобода на еден народ против потисниците и силите на злото. Во неа е вткаена храброста и саможртвата кон својата земја, со изразити романтичарски бои и тонови. За основа е земен мотивот од народната песна за Кузман Капидан и љубовта што поетот ја имал кон својата мајка, која е предадена во ликот на Неда. Во ова свое дело, Прличев го покажува страдалништвото на својата татковина и борбата против разбојничките банди, при што луѓето го бранат својот гол живот во услови на отоманскиот гнет, предавајќи го дејствието низ своевидна антична трагика и чистота.

Уште на самиот почеток на поемата, овој поет ја покажува несреќата што го снашла народот во галичко-реканскиот крај на Западна Македонија со смртта на неговиот заштитник и бранител Кузман Капидан. Во дејството на поемата, со префинета лиричност, е предаден сонот на Неда, мајката на Капидан, чии претчувства се исполнуваат. Мртвото тело на нејзиниот син е пред неа. Тој лик на Мајката, за која Прличев во *Автобиографијата* вели дека „Неда не е друга, освен мајки ми“, непокорот на храбрата Неда, е симбол на непокорот на народот.

Во денови кога и самиот Прличев се наоѓал во тешка положба, кога турските власти го спроведуваат во затвор во Дебар, мајка му Марија му кажала на испраќање: „Ако ми се уплашиш, арам да ти е моето млеко“. Одгледан така, тој не можел поинаку да постапи и во својата поема.

*Арматолос* со своите високи поетски квалитети, со својот сублимиран изблик на народниот гнев, не можел а да не најде одглас и разбирање и меѓу членовите на жирото на конкурсот, како што бил Рангавис, Суцос, Ангелос, Влахос* и други. Затоа веднаш и била напечатена, уште истата година.

Епот *Скендарбег* останал во ракопис на грчки јазик и е објавен дури пред десетина години. Тоа е еп за епскиот јунак Скендербег, потурчен син на Јоан Кастриот, деспот на Епир и Тесалија, кој се борел против султанот и неговото владеење во XV век. Ова дело на Прличев, во кое се опфаќа широка скала на морални вредности, иако со тематика од далечното минато, сепак зборува за борбата на Доброто против Злото, за борбата за поправеден живот и свет, за непокорот под притисок на насилништвото.

Литературното дело на Григор Прличев по обем не е големо, но тоа зрачи со својата хуманост, со своите пораки за братство меѓу луѓето, така што со вредностите што ги поседува се вбројува во редот на големите поетски имиња на Балканот и пошироко во срединатa на минатиот век. Неговата слава и денес не е потемнета.

Во неговата лична девиза кон која се придржувал — совршенство или смрт — е вткаена сета негова поезија и неговата трагична личност. И ова повторно издание на грчки е само ново навраќање кон неговата пркосна и непокорна поетска фигура достојна за почит, која на своевиден начин ги сврзува луѓето под ова балканско поднебје.

БОРИС ВИШИНСКИ

---

* Списание „Пандора“, Атина, 1860, стр. 242

## ПОГОВОР

Григор Прличев почива во својот сакан Охрид. Почива во мермерен гроб со низок крст зад Перивлептос-Богородица или Свети Климент, како што денес се вика прекрасната и добро сочувана византиска црква од 13 век.

Врз неговата тешка плоча го прочитавме неговото полуизбришано од годините име и датата на раѓањето и умирањето: 1830—1893.

Григор имаше желба отсекогаш да „заспие“ на ова место. Да го „гледа“ од високо доаѓањето на сонцето над езерото.

Кедри и кипариси ја ароматизираат тишината. И кога дува ветрец чиниш дека ги чади неговите рапсодии со темјан и со нежен шепот.

Од десната страна е големата гимназија, изградена во почетокот на овој век и таа го носи неговото име. Современите општествени згради, училишта, театар, библиотека, домот на културата на градот Охрид, на него се посветени. Неговата бронзена биста се чини како да дише меѓу трендафилите на паркот.

Григор Прличев од татко Ставре, бил душата за култивација и стремеж кон возвишеното, во благородниот Охрид.

Тврдината и кулите на Самоил горе на ридот, исходни точки за грабежи и спомени на трагедијата, ги има покриено тревата. Остануваат градбите со убави керамиди, сводовите и колоните, радост за очите на посетителот.

Во музејот спроти Перивлептос специјалистите имаат собрано многубројни од ретките икони на школата на Палеолозите и ги чуваат со голема грижа. На големата базилика Света Софија (11 век), многу векови претворена во џамија и место за добиток ѝ се вратени чудесните фрески. Во неа секоја година звучи музиката и поезијата. Свети Наум во близина на албанската граница, архитектонско ремек-дело со чудесните фрески на „Терпо зографот, син на Костадин од Корча“. Свети Јован Канео е архитектонски украс на западното крајбрежје. Во нивната внатрешност се одржуваат со последните методи на науката делата на византиските уметници и на нивните словенски ученици.

Околу Езерото комуницираат и коегзистираат разни народи. Се слушаат сите балкански јазици, се сретнуваат сите носии, обичаи, песни.

Галичник и прекрасните села на Река, тоа се највоспеаните места поради посебната судбина и татковина на значајни поети.

„Кога ќе умрам
Не ми ги затворајте очите
И не ме носите
Мртов во Река“,

вели во една песна Радован Павловски, современ поет што потекнува од таму.

*

Матеја Матевски, исто современ поет од Гостивар, ги воспева мајсторите од Река што одат масовно на печалба во Одеса, во Влашко и во Америка, но „заедно со нив одела и Река“.

Од овие места околу Езерото потекнуваат и други поети од постаро и поново време, како што се Браќата Миладиновци, Јован Стрезовски и други.Овде во стариот крајезерски град Струга, родното место на Браќата Миладиновци, се одржува секоја година меѓународната манифестација на поезијата и критиката. Таму многупати е чествувана грчката поезија и јазик.

Многустиховната епска поема на Григор Прличев од 916 стихови, денес е заборавена. Постојат неколку примероци во Националната библиотека и во библиотеката „Генадиос“, но мошне широко е позната во Југославија, преведена од одличниот познавач на грчкиот јазик, научник и писател Михаил Петрушевски, преведувач и на *Скендербег* (во точен превод каде што се сочувани дури и поетскиот метар и римата), а исто така и на *Илијада* од Хомер.

Оваа поема поради својата убавина и возвишените идеи се изучува во училиштата на нашава соседна земја.

Личноста и делото на Григор Прличев предизвикаа интерес кај многу истражувачи на литературата на XIX век, странци и Грци. Сите се согласуваат во тоа дека неговиот *Арматолос* е извонредно дело, балкански еп, напишано на современ грчки јазик и стихотворење. Јазикот катаревуса и ораторскиот стил не ја намалуваат неговата популарност и живост.

*Охрид, 1985* ВИКТОРИЈА ТЕОДОРУ



* Матеја Матевски, *Моќта на светулката*, Дифрос, Атина, стр. 19—20, 1982

Костас Кулуфакос

# „Арматолос“ е угледно уметничко дело

ЧУВСТВУВАМ ГОЛЕМА радост што ми се даде можноста да учествувам на Симпозиумот посветен на животот и делото на Григор Прличев или Григориос Ставридис, како што самиот го беше избрал името со кое ги потпишуваше своите дела.

Нема да ја повториме овде грешката на седумте стари грчки градови коишто спореа, тврдејќи секој од нив дека Хомер е нивни граѓанин. Хомер беше граѓанин на сите седум и на сите други градови на Грција, а подоцна и на целиот свет, благодарение на своите дела. Исто и поетот на кого денес му оддаваме почит, поради своите дела е сечовечки симбол на збратимување на народите. Тој му припаѓа, како на крајот и на народот што го родил и го воспитал, така и на народот чиј јазик го избрал за да се изрази и на крајот што му оддаде почит, доделувајќи му ја пред 125 години првата награда и лавровиот венец на поетскиот конкурс.

И пошироко од нашите два народа, поетот што му оддаваме почит, му припаѓа на човештвото. Зашто поезијата и духот на слободата што ја изразува — се сечовечки. Впрочем, тоа што ги прави потомците да се интересираат за татковината на поетите, како и за разните подробности од нивниот живот, тоа се нивните дела.

Дозволете ми да го задржам Вашето внимание, формулирајќи накусо некои мои посматрања, што го заслужува, главно од естетска гледна точка, делото на Григор Прличев-Ставриди *О Арматолос* („Сердарот“).

За темата на самата поема, писателот Борис Вишински во својот вдахновен предговор кон второто издание на *Арматолос*, меѓу другото подвлекува: „Тоа е поезијата на еден народ што се бори против угнетувањето и против силите на злото. Поемата е проткаена со љубов кон татковината и со дух на самопожртвување . . . Живо ги одразува страдањата на своите сонародници, кои се борат против бандите на ограбувачите во услови на отоманскиот гнет.“

Базирано врз мотивот на народната песна за Кузман Капидан, темата на поемата се развива во десет делови. Првиот дел, од девет четиристишија, со рима по двојки (по два стиха) е веста. Известува за смртта на херојот и ја прикажува битката на заедницата, на неговите сонародници поради тој настан.

Во вториот дел се појавува мајка му на Кузман Капидан и очекува да се врати нејзиниот син. Таа е вознемирена, зашто сонувала дека ѝ се урнала куќата. Но сепак се надева.

Во третиот дел, непријателите ги носат посмртните останки на херојот и избувнува плачот на мајката и на соселаните. Тоа на свој начин ги потресува непријателите.

Во четвртиот дел, е прикажана славата, херојската борба на Кузман, кој ги разгроми напаѓачите и кој на крајот умира од крварења. Претставувањето на личноста на непријателите што ги уништи е естетската мерка на вредноста на Кузман, како борец и како бранител на слободата.

Во петтиот дел непријателите за да му оддадат почит на споменот на Кузман, даваат заклетва дека нема да го допрат неговиот дом. Кузмановата мајка го отфрлува ваквото ветување и ги повикува да се заколнат дека нема повеќе да го вознемируваат народот на Река. Непријателите се сообразуваат со нејзините наредби.

Во шестиот дел е прикажано китењето на мртовецот и оплакувањето на мајката, преку кое ние го дознаваме родословното дрво на херојот. Овде го забележуваме ликот на калуѓерката Цвета (која без солзи го мие и го кити херојот — како спротивен елемент на ликот на мајката.

Во седмиот дел се доизградува прикажувањето на мајката на Кузман, која наредува да се донесат и останките на другарите на нејзиниот син за да бидат погребани со почести.

Во осмиот дел сцената се пренесува во домот на свршеницата на херојот. Обичаите ѝ наложуваат да се воздржи од лелеци поради гибелта на својот љубен, додека е присутен татко ѝ. Но штом таа ќе остане сама, плачот одекнува горчлив и девојката се откажува од сѐ овоземно, за да стане калуѓерка.

Деветтиот дел е „исходот“ на делото, истакнувајќи ја овековечената слава на Кузман кон иднината, преку опишување на местото каде што тој е погребан и посетите на неговата свршеница, а исто и преку неговото воспевање од слепиот народен пеач.

Разгледувајќи го од естетска гледна точка, *Арматолос* е епска поема. Зашто подвизите и страдањата што ги раскажува поетот не се однесуваат на едно или на две одделни лица, туку на сета заедница на која се однесува делото. И чувствата што се раѓаат од

**Сто години од смртта на Виктор Иго**

Паскал Гилевски

# Инспиратор на модерната поезија



ГОДИНАВА, во Франција и во светот, низ разни манифестациии, се одбележува стогодишнината од смртта на големиот француски поет, романсиер, драмски писател и публицист Виктор Иго, кој е наречен гигант на своето време. Годинашново приспомнување на неговата смрт, уште повеќе ја потврдува неговата бесмртност. Зашто, Виктор Иго зад себе отавил огромен опус, чија вредност воопшто не изгубила од својата актуелност. За неговото дело и за неговиот живот се напишани безброј страници од најугледните пера на француската литература. Автор на последната книга од таков вид објавена годинава во Париз, е академикот Ален Деко, кој фрла нова светлина во толкувањето на поетското, прозното и драмското творештво на Иго.

Во предговорот на својата *Антологија на францускаТа поезија*, Жорж Помпиду нагласува: „Сите што пишувале поезија меѓу 1830 и 1880 година, мислеле на него, настојувале да се ослободат од неговото влијание и биле очајни што живеат покрај тој гигант!“ Критичарот Франсоа Копе во еден свој есеј констатира дека Иго е „најмоќен инспиратор на модерната поезија“, поетот Жан Фолен подвлекува дека Иго „ја овозможува иднината на поезијата“, Андре Бретон тврди дека Иго е „достоинство на надреалистите“, а академикот Робер Себатје смета дека „само од делото на Виктор Иго може да се направи антологија на француската поезија“.

Виктор Иго е роден на 28 февруари 1802 година во Безансон, како трет син на Леополд Иго, кој отпрво бил полковник на револуционерната, а подоцна генерал на царската армија на Наполеон. Семејството на генералот било носено од брановите на Наполеоновите завојувања, така што Виктор Иго уште во најраното детство имал можност да се воодушевува од прекрасните живописни предели на Италија и Шпанија. Младиот Иго како личност се формирал под силното влијание на својот татко, инспириран од идеите на револуцијата од 1789 година. Уште како петнаесетгодишен питомец во Политехничкото училиште, Иго станува лауреат на поетската награда на Француската академија и во целост се посветува на книжевноста.

Во 1841 година, кога со својата литературна слава ги беше засенил сите современици, Иго бил избран за член на Француската академија, а во 1845 година станал и пер на Франција (член на Високиот дом на Францускиот парламент).

тие подвизи и страданија се заеднички, односно во нив учествуваат сите членови на заедницата.

ПОЕМАТА Е СОСТАВЕНА од стихови во јамбови петнаестерци што се заменуваат со осмерци. Благодарение на тоа заменување по ред на бројот на слоговите (15 и 8) и на местото на метричкиот акцент, кој во непарните стихови паѓа на претпоследниот слог, додека на парните паѓа на последниот слог, поетот успева да ја избегне монотонијата во ритмот. Два други елемента што уште повеќе внесуваат варијации во делото на поетот тоа се трохејските стопи со кои започнуваат многу стихови, како и пречекорувањата што одвреме навреме ја одменуваат строгата звучна шема на стиховите или на строфите. И на крајот, важен елемент за одбележување на стихотворната способност на поетот е квалитетот на римата. Зборовите со еднаков звук на крајот, ретко спаѓаат во истиот граматички вид на зборови. По правило тие се од разни видови зборови и во различни падежи, што е мошне тешко да се постигне;

на пример:

зборот συμφορά (симфорá) — е именка од женски род, во номинатив еднина,

а зборот γοερά (гоерá) — е прилог што не се менува.

зборот ἀκρίς (акрúс) — е именка од женски род, номинатив еднина,

а зборот βαρεῖς (варúс) — придавка од машки род, акузатив во множина.

зборот Γέγης (Гéгис) — е именка од машки род, номинатив еднина,

а зборот στέγης (стéгис) — е именка од женски род во генитив еднина.

Неколку зборови за самата структура на поемата. Структурата на оваа поема е навистина структура на угледно уметничко дело. Поетот на драматичен начин ги кондензира сите детали од поемата во еден чувствителен момент, потчинувајќи го вистинското време, на барањето на уметничката инспирација. Целото дело се движи во временските рамки на едно попладне, но успева во тие рамки да вклучи сè што му претходеше, достигнувајќи до претците на херојот, и уште сè што претстои да се случи, благодарение на заклетвата што мајката на херојот им ја наложува на напаѓачите, а исто така и благодарение на овековечувањето на неговиот спомен што го прикажува како на личен план (со секојдневната посета на свршеницата на гробот на херојот), така и на општествен план (со годишната процесија на девојките на Река, кои се собираат околу гробот за да ги воспеваат и прославуваат неговите подвизи), и уште на духовен план, со народниот пеач, кој е слеп и ја пее епиката, одејќи низ разни краишта.

Значајна е, исто така, од естетска гледна точка, распределбата на делото на спротивни половини, кои заемно се урамнотежуваат и претставуваат зрачење од неговото централно јадро.

Така, на значајните мотиви на спротивност:

тиранија — борба за слобода;
неправда — борба за справедливост,

соодветствуваат нивните персонификации:
многубројни напаѓачи, непријатели — малубројна група на Кузман;
потчинети орачи — непокорната и бестрашна мајка на Кузман.

Ќе ги спомнам само накусо спротивните планови:
веста во почетокот на делото — епилогот на неговиот крај
бессолзната Цвета — големиот плач на мајката;
молчењето на свршеницата прет таткото — нејзиното огорчено плачење кога останува сама, итн.

И на крајот еден мошне значаен елемент на поемата е масата податоци содржани во стиховите за наравите и обичаите на жителите од Река, а исто и на албанските напаѓачи, давајќи ни на тој начин едно живо прикажување на културата на двата народа и пошироко на културната атмосфера во услови на отоманското господство.

Би сакал да го завршам ова соопштение, споменувајќи дека денешниот Симпозиум се совпаѓа со навршувањето на 125 години од наградувањето на поетот на поетскиот конкурс во Атина 1860 година, кога му беше доделена првата награда и лавровиот венец.

Одбележувајќи ја таа значајна годишнина издавачката куќа „Диогенис“, со благородниот поттик и помош на поетесата Викторија Теодору, го издаде второто издание на наградено дело на поетот. Предговорот кон ова второ издание, како што веќе спомнав, е вдахновената студија на писателот Борис Вишински.

Еден примерок од ова издание оставам за библиотеката на организаторот на Симпозиумот. Б л а г о д а р а м.

*Превод од грчки: Васко Караџа*

На 2 декември 1851 година Луј Бонапарта (Наполеон III) извршил државен удар и Иго бил принуден да ја напушти Франција и цели 19 години ќе живее во прогонство, првин во Белгија, а потоа на англиските острови Џерзи и Гернзи. Сепак, за сето тоа време тој останува централна личност во француската литература и култура и токму во тој период ги создал своите најдобри прозни и поетски дела, а пред сè романот *Клетници*, кој ќе му донесе светска слава.

Виктор Иго умрел на 22 мај 1885 година.

Иако литературната кариера ќе ја почне со поетски творби, Иго првата популарност ја постигнува преку своите драмски дела. Прво драмско дело му е *Кромвел* (1827), а предговорот кон тоа дело бил поздравен како манифест на романтичарите, кои тогаш воделе жестока борба со приврзаниците на класицизмот. Во тој славен предговор Иго со висок агитаторски стил атакува против догмите на класицизмот и се залага за слобода во творештвото, за јазично разнообразие итн. Вистински приумф Иго постигнал со драмата *Ернани* (1831) по чија премиера во театрите, во универзитетските аули, по париските улици и ресторани почнала ожесточена вербална битка меѓу романтичарите и приврзаниците на класицизмот, односно меѓу новото и старото. Во 1832 година, на премиерата на неговата драмата *Кралот се забавува* публиката ја пее Марсељезата.

Но со тоа завршува и првата етапа на неговото творештво. Иго преминува во областа на прозата и уште првиот роман *Богородичината црква во Париз* (1831), ќе значи ремек-дело и еден од најдобрите историски романи во светската литература. Во овој роман Иго ги презентира своите сфаќања за доброто и злото, за љубовта и омразата, за убавото и грдото. Преку судбината на незаборавните ликови на Есмералда и Квазимодо, Иго укажува на убавината на човечката душа, потенцирајќи ја естетската теза дека суштината е позначајна отколку надворешната форма.

Најпопуларно дело на Иго е романот *Клетници*, кадешто со големо сочувство пишува за угнетените, понижените, несреќните, окаените, а истовремено ги разобличува лагите, пороците, скандалозното правосудство и гнилите темели на монархијата на Луј-Филип. Хероите на овој роман: Жан Валжан, Козета, Гаврош, Мариус и други се величествени ликови. Гаврош, жеден за радост и правда, умира зашто верува дека умира за посреќна иднина на идните генерации. Романот *Клетници* е симбол на љубовта на Иго кон широките маси.

Виктор Иго ги напишал и романите *Морските работници*, една вистинска епопеја на човечката волја и труд, *Човекот што се смее* кадешто остро го критикува лицемерството и *Деведесет и третата*, кадешто е опишана побуната во Вандеја.

Французите Виктор Иго го имаа прогласено за најголем поет на сите времиња. Поетскиот опус на Иго го сочинуваат над двесте илјади стихови пишувани во временски интервал од шест децении.

Виктор Иго

## Единство

Над видикот, преку ридовите мрачни,
сонцето, тој цвет на височините зрачни,
се ведне над светот во залезен сјај;
маргаритката скромна, во полскиот крај,
сред овесот див, до еден бедем гол,
го отвора својот невин ореол.
И под бедемот стар, тој малечок цвет
втренчено ја гледа во небесниот свет
големата ѕвезда што бесмртно тлее.
Па ѝ вели: — И од мене сјај се лее.

*
* *

Во овошникот цреши собиравме зрели.
Со своите раце ко пароски мермер бели,
таа се качи на дрво и свитка гранки млади.
Лисјата зашумеа; нејзините гради,
о, Виргилиј, бликаа в сенка и в блесок буен,
со прстите мали бараше плод руен.
Слично на оган в трнар со згаснати бои,
по неа се качив; таа ги покажа нозете свои
и им велеше: молчете! на моите погледи страсни,
и пееше. Напати, меѓу своите заби красни,
налик, дури пееше, на дивата Дијана,
ми нудеше по некоја цреша, наведната встрана,
а мојата уста ги пушташе црешите зрели
и ги примаше редум бакнежите врели.

*
* *

Ја гушнав твојата става мила
и како трска вита;
па градите ти трепнаа ко крила
на млада птица.

И долго гледавме како се руши
од сводот денот згаснат.
Но што се случи во нашите души?
О, љубов красна!

Ме гледаше ти во ноќната бездна
ко ангел што се откри,
со својот мил поглед на ѕвезда
в сјај што ме покри.

*Препев од француски:*
*Паскал Гилевски*

Првата стихозбирка Иго ја објавил 1822 година под наслов *Оди и други песни,* која се одликува со класична поетска техника, а во 1829 година ќе ги објави *Ориенталните песни,* со кои отвора пат кон сите смели поетики на XIX век. Оваа книга подоцна ќе изврши големо влијание и врз Бодлер, чиј егзотизам потекнува токму од ориентализмот на Иго. Во повеќето од овие песни поетот пее за борбата на народите за независност. Потоа, еднаподруга излегуваат стихозбирките: *Есенски лисја* (1831), *Песни од самракот* (1835), *Внатрешни гласови* (1837) и *Зраци и сенки* (1840).

За време на прогонството во Церзи ја напишал стихозбирката *Казни* (1853), која носи нова епска и визионерска инспирација, родена од неговата океанска осаменост, од животот на морето, небото, ветровите, плимите и осеките. Од истата инспирација ќе произлезат неговите грандиозни поетски дела: *Легенда на вековите* прва серија (1859), *Крајот на Сатаната* и *Бог,* кои ќе бидат објавени по неговата смрт, а во кои океанската инспирација ќе се преобрази во „океанска речовитост“.

Во 1856 година, Иго ја објавува и стихозбирката *Контемплации,* што претставува врв на неговата поетска уметност. Оваа книга, која самиот Иго ја нарекол „мемоари на една душа“, претставува најпотресен поетски дневник и на времето го свртe вниманието на француската културна јавност спрема океанскиот остров Церзи, каде што во прогонство живеел Иго. Александар Дима, по објавувањето на *Контемплации* му се јавил со писмо на Иго: „Ве поздравувам како Величество и ви благодарам дека сте толку голем таму, додека сме ние толку мали овде!“

Но освен литературни дела, универзалниот Иго на поколенијата им оставил уште едно ремек-дело, кое сè уште го нема добиено своето вистинско место меѓу духовните вредности на XIX век, а тоа се неговите генијални цртежи, со кои, како и со својата поезија, го надминува своето време, антиципирајќи некои современи, асоцијативно-апстрактни тенденции на ликовната уметност, кои можат да се споредат само со акварелите на англискиот сликар Вилијам Тарнер. Имено, токму тие цртежи на Иго можат да ни објаснат некои „неразгатливи“ поетски визии, укажувајќи и на фактот дека тие визии се автентични и дека нивното потекло не би требало да го бараме со помошта на филозофски и метафизички толкувања, туку во чистите екстази и во длабоките бездни на неговиот величествен живот.



Виолета Пирузе-Тасевска

# Коста Абрашевиќ — поет на револуцијата

ПОЈАВАТА И РАЗВИТОКОТ на пролетерската поезија во Србија кон крајот на минатиот и почетокот на овој век тесно е поврзана со силниот разгор на социјалистичките идеи, чии најистакнати носители беа смели и страсни борци до последниот здив —од Живоин Жујовиќ и Светозар Марковиќ до Радован Драговиќ, Димитрие Туцовиќ, Душан Поповиќ и другите. Поетите-предвесници на идните епохални општествено-историски настани беа млади луѓе со гороломнички револуционерен глас на социјалистички вдахновената младост, прометејска и буревесничка, но наедно и длабоко човечки и поетски трагична. Работничката тема во српската поезија први ја внесуваат: Коста Арсениевиќ, поет-графички работник (животот го завршил душевно растроен) и младиот Јаша Томиќ. Сепак, квалификативот на првиот вистински пролетерски поет, достојно го краси само името на Македонецот Коста Абрашевиќ (1879—1898), кој наполно се идентификувал со работништвото и визиите на револуционерните пресврти како траен и жив поетски симбол на пролетерската борба. Охриѓанец, син на печалбар-преселник (уште од деветтата година Абрашевиќ е во Шабац) го создаваше своето мало, но исклучително сугестивно и визионерско поетско дело на српски јазик.

Коста Абрашевиќ е пред сè и најмногу поет-предвесник на револуцијата. Тоа „генијално момче“, како што го нарече Оскар Давичо, акцентирајќи ја со тоа автентичноста на неговиот патос и страста на револуционерното визионерство, живееше неполни деветнаесет години. Но со поетските достоинства на својот неголем опус, тој ја антиципира големата епоха на револуционерните борби, блескотејќи со исклучителен револуционерен занес и оптимизам. Милорад Најдановиќ, во книгата книжевноисториски портрети на писателите градоболници,[1] истакнува дека Абрашевиќ е „прв поет и весник на бурата во нашата книжевност — и пред Максим Горки во руската.“

Меѓутоа, во основата на поезијата на Абрашевиќ продолжено живее акцептирана и његошевската револуционерна етичка димензија, Његошевото сфаќање на слободата и жртвата, величието на Његошевата размисла за човековата должност, за примарната, хуманата суштина на човекот. Станислав Винавер[2] во извонредниот есеј за Његош го определува како поет на револуцијата — целиот Његош е во овие исклучително рефлексивни, гномично кондензирани стихови:

„но тиранство со нога да згазиш,
да го свиеш право да познае,
тоа долг е најсветол човечки.“[3]

ИСТОТО ВДАХНОВЕНО, пламенено и страсно верување во оправданоста и нужноста на бунтот и борбата против злото, насилството и неправдата како должност и право на секој чесен живот е доблесна човечка и поетска определба и на младиот Коста Абрашевиќ. Његошевата длабоко револуционерна сентенција спонтано е разискрена низ Абрашевиќевите вжештени стихови:

„Грмни силно одозгора
Дека в борба секој мора:
И кој сака наша рода
Да живее во слобода;
Кој вистина света љуби,
Кој за правда живот губи
И кој сака деној идни
Да му бидат среќни, свидни,
Силно, храбро, сите смело
И спремни за општо дело,
Ако треба, брате страден
Крв и живот ќе се даде.“[4]

Во песната „Пискај ветре" визијата на црвениот ветар на револуцијата во поетовата имагинација се издигнува до најрудиментарна сила на човековото хумано и слободарско суштествување. Со ритмот на Јакшиќевите бојни песни, таа е профетски изразена и преку прифаќањето на познатиот романтичарски мотив за херојската смрт и бесмртноста (на пример, кај С. М. Сарајлија, П. П. Његош, Ѓ. Јакшиќ, а особено во Змаевите *Светли гробови),* како непресушен извор на животворниот генерациски континуитет:

„Свири песна, нек се ори,
На борецот што се бори
Цел свој живот, в младост цела
За идеја, за начела;
Нека надежта го краси
Дека смртта штом ќе стаса
Нови борци, нови цветој
Ќе прифатат знаме свето."[5]

Јован Деретиќ со право нагласува дека Абрашевиќ е „легенда на српската и југословенската работничка класа, Бранко на нашата пролетерска поезија".[6] Класната самосвест на неговото битие поетски транспонирана во „Пискај ветре" и „Црвена", ја еманира животната определба — есенцијалната револуционерност. Абрашевиќевата карактеристична борбено-социјална кантилена најинвентивно блеснува во „Црвена". Таа е химна на угнетените, реализирана низ распрснувачки мисловен и вербален огномет на изразити, вонредно впечатливи слики и звуци. Песната е колористички натопена и богато озрачена со чудесна светлина:

„Црвена е крвта, што во нас гори;
црвена е молњата, страотно што збори;
црвено е небото в мугри што се смее;
црвено е знамето над нас што се вее,
и гневот наш црвен е што до болка пече
а нашата омраза незапирно тече;
О, тирани, слушнете: во некој ден иден
и нашата одмазда црвена ќе биде".[7]

Протестно и страсно „Црвена" ја навестува револуцијата. Испеана во еден здив на силен социјален ангажман, со динамика и патос на непосредната комуникација и активистичкиот став, таа го антиципира поетскиот глас на Мајаковски. Бездруго, Абрашевиќевата поезија остана во методските рамки на романтизмот, изградувана врз познатите, остварените форми на романтичарската поезија и со стари изразни средства; но нејзината неодминлива убавина и вредност е во интензивното револуционерно чувство и новата револуционерна експресија на една силна поетска индивидуалност која допрва требаше да се раскрили.

ПРЕКУ РЕВОЛУЦИОНЕРНАТА интонација на песните „Пискај ветре", „Црвена", „Светот е наша татковина", „Братство", поетската интуиција на Коста Абрашевиќ доследно и громко кореспондираше со иднината. Прекрасната ода на братството ја бара и наоѓа суштината на човекот во човечноста на реалното суштество, во универзалната хуманост присутна во секој човек како голема и вечна вистина:

„Доста и доста омраза пуста,
Вечно го дави нашиот род;
Братство нек мавне ограда густа,
Нек бликне среќа под овој свод.
Попусто доста крвта се лие,
Доста беснее страшниот бој;
Само за братство денес сме ние,
Нек страсно стисне брат брата свој".[8]

Без оглед на социјалните, патриотските или ретките интимистички тонови во поезијата на Коста Абрашевиќ, основното расположение секогаш гравитира кон решителен, гласен, бескомпромисен револуционерен изблик. Песната на Абрашевиќ е константно револуционерно поентирана, дури и во исповедната „Претсмртен час", испеана една година пред смртта на поетот, нема ламентен звук. Само по мотивот — претчувство на блискиот крај, таа напомнува на песната „Кога ми се чинеше ќе умрам", на Радичевиќ, инаку е исцело оптимистички интонирана, искрено вдахновена со непоколеблива вера во идејата на револуцијата. Тоа ретко храбро и благородно момче го гледаше животот — миг бестрашно и мажествено, визионерски насетувајќи дека ќе живее во оние чија е иднината:

„Паѓа снагата ломна: за живот сила
се нема,
Се ближи, еве, смртниот час; и чека
темниот гроб.
Не се плашам јас од смрт-горка на
животот тема —
На плодовите земни не стигнав ли да
бидам јас роб.
Зар страшна е смртта за живот вечен
и за глас
Од срцето и душата на оние-во спас
За цел човечки род што пеат.
За живот не ми е жал; со песната моја,
ене, крепнат
Страдните од светот во борба дур
трепнат,
Во слобода за спас што тлеат".[9]

Во поетската појава на Коста Абрашевиќ, човекот и делото во корелација на длабока прогресивна ангажираност резултираа со траен и драгоцен поетски квалитет. Не-

сомнено, Коста Абрашевиќ ѝ припаѓа и на македонската литература, неговата борбена, социјално-револуционерна лирика непосредно и спонтано прозвучува и денес со силна емоционалност и длабока искреност, со сите добродетели на едно наше чесно и вредно поетско наследство.

Забелешки:

[1] Милорад Најдановић, *Жута гошћа у српској књижевности.* Београд, „Нолит“, 1973, стр. 223.

[2] Станислав Винавер, Његош и зли волшебници. Во „Критички радови Станислава Винавера“. *Српска књижевна критика,* књ. 15, Нови Сад — Београд, Матица српска и Институт за књижевност и уметност, 1975, стр. 57—65.

[3] П. П. Његош, *Горски венец.* Скопје, „Култура“, 1974, стр. 33. (препев: Блаже Конески).

[4] Коста Абрашевиќ, „Пискај ветре“ (препев: Васил Куновски). *Примери од литературата за II клас.* Скопје, „Просветно дело“, 1975, стр. 231.

[5] Исто.

[6] Јован Деретић, *Историја српске књижевности.* Београд, „Нолит“, 1983, стр. 460.

[7] Коста Абрашевиќ, „Црвена“ (препев: Србо Ивановски). *Примери од литературата за II клас.* Скопје, „Просветно дело“, 1975, стр. 230.

[8] Коста Абрашевиќ, „Братство“ (препев: Васил Куновски). *Примери од литературата за II клас.* Скопје, „Просветно дело“, 1975, стр. 230.

[9] Коста Абрашевиќ, „Претсмртен час“ (препев: Науме Радически). Абрашевиќевата песна „Не жалим живот“ во препев на Науме Радичевски сега за првпат се објавува.

## Од литературниот живот на нашите сонародници во странство

Сотир Масалковски

### Недопеана песна

Ти си сон што песна твориш
Ти си збор со кој светот збори
Ти си нежност за која само ти знаеш
Ти си песна носена в бескрај, над воѓе
и копна
во свет и вселена
Затоа си недопеана песна
Раздробена душо
побарај се во звукот на бродската сирена
во шумот на бескрајната пенлива вода
некаде во водостојот на недогледната
морска сенка
Во замокот на секавицата се допредуваат
вретена самотна преѓа
а над строшена проскура грачи црна птица
Чудна врева од ноќта се пили како гола
снага врз која ветрови лижат испостен
сок
Тежина —
довикување
оплакување,
потоа тишина.
Некој на местото положува мраморна плоча
Бродовите грапаво се довикуваат
се гласат во чуден ѕвон
И пак тихо некој пее желбена песна

### Трите баби

Три невидени жени биле
Ноќе до колепките се прикрадувале
три вечери редум среќи прорекувале
чекале под стреите
триеле раце возбудено
Додека мајките ги доеле децата
и стрпливи биле мајката в сон
да исчезне
крадешкум тогаш влегувале
среќи прорекувале без мајката да чуе
Со суви нокти ставале белег на секое
дете

Преданијата велат злобни биле
страшни им биле повелбите за родилките
иако будни чувале деца
Веле баби — чуми се тие
Трипати под зглавје ухнувале
три чекори в крст дувнувале
со јаглени повелбите ги пишувале

Врзалка од перче коса правеле врз своите
шупливи заби го ставале
Вртоглави ноќни дупчалки
задоцнети, неразвиени празноумки
Вештерки, ветриви камењарки
Ако пак се осилите, ќе ви ја симнам темнината
на видело ќе ве изведам,
со усвитено железо во срцето ќе ве шибнам
крвта да ви дојде во ноздрите
Устите ќе ви ги сошијам со алово предено
да не прозборите
да би

### Бодеж

Ако можеш подземи ме утринава
стави ме во чудесијата на твојата осмислена
љубов
да сраснам како калем на сортна подлога
да се слејам со црнката на окото
да из'ртам како самород на устата
Плодницата на утрото со вулканска
ерупција да ме исфрли
сонцето да ме лула во бран од лава што
тече забрзано
Подземи ме пред виделината да мигне
Ќе се подадам како животна тајна
да стигнам со изгревот од утре
Сакам да се родам во тебе како евангелие.

Свенливо да трепери раката
од дланката нежноста да ти ја проголтам
додолу
страста да се излачи,
да ме разголи како кроткост самотна
и пак да ме облече до грлото,
амајлија за зареци и сторенија да бидам

СОТИР МАСАЛКОВСКИ, наш сонародник од Битолско, повеќе години живее и работи во Малме (Шведска). Неодамна дипломира на Вишата педагошка академија, која е во составот на еминентниот Универзитет во градот Лунд. Со таа своја нова квалификација С. Масалковски се здоби со правото како наставник по мајчин јазик да ги учи Македончињата во оваа земја.

Сотир Масалковски со поезија се занимава веќе десетина години. Редовно учествува на литературните читања на Југословените во Шведска, а во текот на 1982 година објави циклус песни на родољубиви мотиви во списанието „Современост“.

Иван Ивановски

# “Среќна Нова 1949“ — настан на Позорјето

## По повод XXX Југословенски театарски игри во Нови Сад и триумфот на Драмата на Македонскиот народен театар

АКО НЕКОЈ ПЕРИОД во годината е исполнет со толку многу театарски фестивали, тоа е секако крајот на сезоната, поточно речено месеците мај и јуни. Се разбира, и во ова по малку „глуво“ време се одржуваа премиери во професионалните театри во нашата Република, но речиси сите како да останиваа во сенка на многубројните фестивалски манифестации, особено на смотрата на југословенската драма и на југословенскиот театар — Стериино позорје во Нови Сад.

Еден факт е неоспорен: влегувајќи во четвртата деценија од своето постоење, оваа наша најугледна театарска манифестација ја потврди својата зрелост, својата неопходност, давајќи огромен придонес за развојот и афирмацијата на југословенската драматургија и на југословенскиот театар. Како што на едно место ќе забележи Коле Чашуле, претседател на Главниот одбор на Стериино позорје, новосадскиот фестивал „стана незаменлива институција на нашиот севкупен театарски живот“.

Инаку, овој фестивал ќе се памети по многу нешта. Најпрвин по доминантното присуство на комедијата (четири од вкупно осумте претстави беа работени на текстови од комедиографскиот жанр), што значи дека фестивалот помина во духот на Стерија. Втората карактеристика беше нагласената ориентација кон таканаречениот политички театар, така што на репертоарот што годинава го направи главниот селектор — познатиот загрепски артист и драмски писател Фабијан Шоваговиќ, најголемиот број пиеси тематски беа врзани за судбоносната 1948 година и сталинизмот. Кога своевремено беа заобиколувани овие табу-теми, „дрвја и камења“ се фрлаа на селекторите. Сега, кога темите за кои станува збор дојдоа на ред во едно изобилство на изведби, пак можеа да се слушнат незадоволници заради предимензионираноста на спомнатава проблематика, поради еднообразноста на предложениот репертоар, кој на извесен начин ги засити посетителите, поради запоставувањето на други тематски подрачја итн.

Она што веднаш паѓа в очи е отсуството на поголеми и пострастни истражувачки зафати во доменот на режијата, што не значи дека немаше сценски реализации што ја носеа ознаката на една комплетност. Напротив, може да се говори за повеќе изведби со виссоки креативни дострели.

На годинашното Стериино позорје, како и на некои други југословенски театарски манифестации (Фестивалот на малите и експерименталните сцени на Југославија во Сараево — МЕСС) најекспонирана компонента беше глумата, за која со право се тврди дека во овој миг во Југославија е на речиси европско ниво. Да беа доделени двојно повеќе Стериини награди за актерска игра од вкупно десетте, пак не ќе можеа да бидат опфатени сите артисти што заслужуваа да станат лауреати на спомнатото високо признание. Толку многу имаше врвни актерски реализации.

Стериинoto позорје — 85 најмногу ќе се памети по триумфот што го постигна Драмата на Македонскиот народен театар од Скопје, чиј сценски проект *Среќна Нова 1949* од Гордан Михиќ, а во режија на Слободан Унковски, претставуваше настан на Позорјето и заслужено освои најголем број Стериини награди.

Овде да потсетам и на многуте богати и разновидни придружни и други манифестации, што го заокружуваат целосниот впечаток за Позорјето.

Честа да ги отвори годинашните јубилејни Југословенски театарски игри во Нови Сад ја имаше Драмата на Народното позориште од Сараево, која како прва претстава во конкуренцијата за награди ја прикажа драматизацијата на Крлежината новела *Погреб во Терезиенбург*, во драматизација и режија на гостинот од Белград, Мирослав Беловиќ. Ова сценско остварување, едно од подобрите во последниве неколку сезони на спомнатиот сараевски драмски ансамбл, кое претходно беше верифицирано на Фестивалот на малите и експериментални сцени на Југославија во Сараево (МЕСС), а подоцна изведено и во Скопје, во рамките на прославата на 40-годишнината од постоењето на Македонскиот народен театар, остави доста солиден впечаток, пред сè со ансамбловата игра, со повеќето убаво и ефектно осмислени режисерски решенија, иако остана впечатокст што го понесовме во Скопје — имено дека изведбата трае непотребно долго, дејствувајќи на некои места дури развлечено, монотоно, исфорсирано. Кога станува збор за оваа претстава треба посебно да се цени сериозниот ангажман на Беловиќ како автор на драматизацијата, за која доби Стериина награда. Гостинот од Белград не прави драматизација на Крлежиниот прозен текст, туку практично пишува нова драма, на тој начин не останувајќи на фабулата — напротив, тој длабоко влегува во смислата, значењето и поетиката на Крлежината прозна реч. Создавајќи претстава-спектакл за судирот на поединецот и средината која го загушува, Беловиќ мајсторски ја доведува претставата до крај, а доколку уште повеќе го нагласеше ироничкото значење на текстот, доколку скра теше некои делови и не дозволеше изведбата да се разлее, ќе беше на пат да направи една многу повпечатлива сценска целина. Во квалитетите на сараевската претстава, покрај играта на Јосип Пејаковиќ, Горан Савиќ и Нисвета Омербашиќ, треба да се спомне и мошне оригиналната сценографија на Драго Турина.

Наредните две фестивалски претстави во официјалната програма, т.е. второта и третата фестивалска вечер, поминаа под знакот на презентација на творештвото на познатиот современ хрватски драмски писател Иво Брешан, кој на Позорјето се појавува по пауза од речиси еднаипол деценија, по триумфот што го постигна со своето популарно драмско дело *Претставата на Хамлет во село Мрдуша, општина Блатуша* во брилијантната изведба на загрепскиот театар ИТД. И во *Свечена вечера во погребното претпријатие* и во *Натемаго на Филозофскиот факултет* (своевремено овие два драмски текста беа реализирани и во нашата Република, но единствено на сцената на Народниот театар во Битола), Брешан трага по вистините на животот, на мајсторски начин откривајќи го менталитетот на нашиот човек, на нашата средина. Иако во случајов можеби се работи за автор кој е по малку неодреден и полн со навестувања, тој знае длабоко да навлезе во темните страни на нашето примитивно живеење и однесување, не штедејќи го своето остро сатирично перо во откривањето на многуте слабости и девијантни појави и против ниските страсти, глупости, површности, подлости и слично.

Овие две пиеси ги видовме во постановка на еден ист режисер. Станува збор за режисерот од помладата генерација, Златко Свибен, кој неспоредливо поголем успех постигна во претставата *Свечена вечера во погребното претпријатие*, во продукција на Народното казалиште „Иван Зајц“ од Риека (Хрватска драма), во која бараше повеќе топлина на едно поднебје, отколку некоја поголема сатирична обоеност на текстот. Релативно скромните актерски можности на риечкиот ансамбл го оневозможија младиот режисер да создаде една позгусната, подинамична, поразиграна претстава, која тешко вивнуваше во сферите на една поголема творечка фантазија и која задоволуваше еден вообичаен стандарден просек.

Претствата, пак, на Народното позориште од Лесковац, кое дебитираше на Стериното позорје и кое се претстави со драмата *Натемаго на Филозофскиот факултет* од И. Брешан остана на маргините на настаните, одразувајќи едно многу скромно креативно ниво и оставајќи мошне блед впечаток. Во постановката на Свибен во оваа претстава, со чие донесување на Југословенските театарски игри како да се сакало да се покаже не она што е вистински репрезент во југословенскиот театар, туку она што е карактеристично за развојниот пат на некои помали театри во нашава земја, изостана еден позадлабочен зафат во откривањето на суштините на мошне интересниот Брешанов драмски текст, така што режисерските интенции нај-

често се исцрпуваа во извесни визуелни ефекти, кои секогаш немаа свое драмско покритие. Од друга страна, очигледен беше расчекорот меѓу високите барања на режијата во целина и доста слабиот актерски потенцијал на лесковачкиот театар. Артистите на овој ансамбл тешко се справуваа со сложените карактери во пиесата; уште потешко можеа да ја извлечат нејзината внатрешна интонација, филозофскиот поттекст и слично. Слабостите на глумата беа до таа мера фрапантни во изведбата на *Натемаго на филозофскиот факултет,* што сам по себе се наложуваше впечатокот дека овој проект на Народното позориште од Лесковац едноставно не требаше да се најде на Позорјето.

Прикажувањето дела од хрватски автори, по оние на Крлежа и Брешан, заврши со претставување на најновиот драмски текст на мошне плодниот современ хрватски драматичар Слободан Шнајдер — *Конфитеор,* што го проследивме во изведба на Албанската драма при Покраинското народно позориште од Приштина. По слабиот одзив на кој наидоа претставите на народните театри од Сараево, Риека и особено од Лесковац, ова беше прв поголем блесок на Позорјето, прв поголем уметнички дострел. И уште веднаш да истакнеме дека запознавме едно превосходно ангажирано драмско дело, кое е напишано доста слоевито, но кое на места дејствува по малку шематски. Шнајдер како да е опседнат од судбината на уметниците, односно на интелектуалците во виорот на историјата, на Револуцијата. Во неговата далеку поуспешна пиеса *Хрватски Фауст* централна личност беше артистот Вјекослав Африќ, сега тоа е писателот и револуционерот Ервин Шинко, неговите талкања за себенаоѓање во просторите на неколку земји на Европа, за да ја открие вистината за себе и за своето време. Ова драмско остварување, доста сложено во своите внатрешни структури, во постановка на македонскиот режисер Владимир Милчин, к.г. доби свои убави и логични мисловни текови, своја силна метафорика, своја богата оркестрација во мизансценот, за што придонесоа импресивните сценографски решенија на познатиот тандем Крсте Цидров и Симон Узуновски, кои, исто така, како гости, учествуваа во сценското оформување на оваа приштинска претстава. Освен во спомнатите двајца сценографи, Владимир Милчин имаше одлични соработници и во ансамблот на Покраинското народно позориште од Приштина. Во *Конфитеор* две артистички остварувања заслужуваат посебно да бидат издвоени. Тоа се остварувањата на Енвер Петровици, кој ја толкуваше главната улога, т.е. улогата на Ервин Шинко и Истреф Беголи, кој за извонредно успешно одиграната ролја на Исак Бабељ ја доби Стериината награда за глума. Иако оваа претстава ја немаше секогаш потребната стегнатост и згуснатост во своите ритмички пулсации, таа, сепак, претставуваше убаво уметничко доживување и еден од позабележливите уметнички дострели на Позорјето.

Во убава светлина се претстави и Црногорското народно позориште од Титоград, кое по покана, надвор од конкуренцијата за награди, ја изведе драматизацијата на прозното дело на Борислав Пекиќ *Одбрана и последните денови,* во режија и драматизација на Бранислав Миќуновиќ. Најголема штета од тоа што оваа претстава не беше вклучена во натпреварувачкиот дел (а таа тоа бездруго го заслужуваше) имаше протагонистот на главната ролја, Слободан Алигрудиќ, кој играше бравурозно, кој едноставно ја освои публиката, а сосема веројатно ќе освоеше и една од петте Стериини награди за глума.

Со изведбата на пиесата *Среќна Нова 1949* од Гордан Михиќ, во режија на Слобо-Унковски, а во продукција на Драмата на Македонскиот народен театар, започна втората половина на XXX јубилејно Стериино позорје, исполнета со поинтересни и поквалитетни сценски презентации. Сè што треба да се каже во еден најлапидарен облик за скопската сценска реализација е дека таа наиде на извонреден прием кај публиката, така што слободно може да се говори за уште едно мошне успешно и комплетно претставување на македонската театарска уметност во целина на Позорјето во Нови Сад. Одлично воспоставената комуникација со гледачите уште на самиот почеток како посебно да ги мотивира членовите на драмскиот ансамбл на Македонскиот народен театар од Скопје да заиграат со полна инспиративна моќ. Како резултат на ова не изостанаа аплаузите на отворена сцена, а колку што скопската изведба се одвиваше, толку повеќе таа градираше, за да ја достигне својата кулминација во завршните сцени. Затоа, крајот на претставата беше дочекан со бурни ракоплескања, што беа израз на признание на раскошната постановка на Унковски, за одличните креации на Ненад Стојановски, Душко Костовски, Кирил Ристевски, Снежана Стамеска, и на сите други артисти што учествуваа во овој сценски проект.

Успехот на *Среќна Нова 1949,* која сосема заслужено освои најголем број Стериини награди, беше очекуван и не треба да се прифати како некое изненадување, а уште помалку како инцидентна појава ако се знае дека оваа сценска реализација и пред нејзиното прикажување во Нови Сад важеше за еден од најсериозните фаворити. И македонската и југословенската критика беа еднодушни во мислењето дека се работи за

изведба која на еден ретко возбудлив начин остварува голем и несекојдневен театарски чин и уште поголема комуникација со публиката, што се покажа не само на изведбите во Скопје, туку и на претставата во новосадското Српско народно позориште, во кое се одржуваа фестивалските престави. Затоа, прогласувањето на скопската *Срекна Нова 1949* за најдобра претстава во целина е логичен резултат на сето она што се случуваше на Стериионото позорје — 85.

Заслужуваат респект и Стерииините награди што ги освоија за најдобра режија и глума — Слободан Унковски и Ненад Стојановски, артист на Драмскиот театар од Скопје, кој настапи како гостин. Успехот на овие двајца осведочени театарски творци е дотолку позначаен што нивните признанија се освоени во мошне силна конкуренција, од една, и од друга страна што Унковски и Стојановски со своите потврдени вредности се наметнуваат на Позорјето веќе неколку години на ред. Не е безначаен фактот дека на младиот артист Ненад Стојановски ова му е втора Стериина награда и дека годинава наградата ја освои едногласно, што не беше случај со другите награди за актерски остварувања. За блескавиот успех на Унковски — секако врвно име во југословенската режија — и не треба да се трошат многу зборови. Овде да ја спомнеме и Стерииината награда на Динка Јеричевиќ, што ја доби за сценографското остварување на *Срекна Нова 1949*. Кон овие прзнанија да наведеме и уште едно — наградата на новосадскиот весник „Дневник“, што за најдобро актерско остварување на југословенските театарски игри му припадна на артистот на Македонскиот народен театар — Душко Костовски.

Одбележувајќи го триумфот на Драмата на Македонскиот народен театар да истакнеме дека тој претставува континуитет на успесите што во последниве 20 години ги постигна македонскиот театар во целина, така што кон скопскиот Драмски театар, кој е носител на повеќе Стерииини награди за најдобри претстави во целина, се придружи и уште еден изведувачки состав — Драмата на Македонскиот народен театар од Скопје, чиј голем успех несомнено радува, но и обврзува за уште поголеми и позначајни дострели и кој несомнено ќе претставува пресвртен момент во дејноста на спомнатата скопска театарска куќа.

ПО ИЗВОНРЕДНИОТ успех што го постигна Драмата на Македонскиот народен театар со претстватa *Срекна Нова 1949,* дојде средбата со драматизацијата на познатиот роман *Кога цутеа тиквите* од Драгослав Михаиловиќ, во постановка и драматизација на Вида Огњеновиќ, со која се претстави Драмата на Народното позориште од Белград, и со која требаше да продолжи линијата на подобрите сценски реализации, зашто овој белградски сценски проект беше најавуван како еден од посериозните кандидати за награди. Со други зборови, од белградската претстава многу се очекуваше, а се доби релативно малку, па оттука и извесното разочарување од настапот на белградските драмски уметници. Во оној вид во кој беше прикажана изведбата *Кога цутеа тиквите* — развлечена, монотона, распадната, таа не можеше да смета на некој поголем уметнички ефект. Едноставниот текст кој говори за драмата на едно семејство во судбоносната 1948 година и кој очигледно ја издржа пробата на времето, доаѓајќи на сцената по пауза од речиси две децении, во постановката на Вида Огњеновиќ не ја доби потребната психолошка згуснатост. Исправена пред еден полнокрвен текст, таа не успеа да реализира претстава на едно повисоко креативно ниво, да компонира еден посодржаен и поорганизиран мизансцен, да комплетира една повпечатлива сценска целина и да презентира артистички поксхерентна изведба, особено во изградувањето на масовните сцени, кои беа најслабиот дел на изведбата. Огњеновиќ ја обремени претставата со непотребни детали; таа се губеше во дескриптивно сенчење на текстот, толкувајќи го буквално, реалистички неуверливо и бледо. Со други зборови немаше во нејзината постановка поголем полет на фантазијата. Со исклучок на мошне добрата креација на Мики Манојловиќ, еден од петте добитници на Стерииината награда за глума, иако не брилјираше до таа мера како пред две години во *Хрватски Фауст,* и на дискретната и прочувствувана игра на Оливера Марковиќ и Петар Краљ, сè друго во оваа белградска претстава како да дејствуваше речиси безбојно и изненадувачки тромо.

ОНА ШТО Ѝ НЕДОСТАСУВАШЕ на спомнатата белградска сценска реализација, во голема мера беше надополнето во изведбата на драмата *Ана* од Руди Шелиго, кој со ова свое најново драмско дело освои Стериина награда. Беше тоа високопрофесионална претстава која со своите високи вредности може слободно да се нареди меѓу најубавите уметнички доживувања на Позорјето и која заедно со скопската *Срекна Нова 1949* го означи највисокиот дострел на оваа смотра на југословенскиот театар и на југословенската драматургија. Зрелоста на работата на режисерот Душан Јовановиќ, инспирирана од суштествените идеи на делото, кое низ еден метафоричен

и на места философски интониран текст го открива суровото и непоштедно време на сталинистичките чистки, во кои жртви на чистките стануваат и оние што уништуваат човечки суштества, големи човечки идеали и слично, можеше да се насети од точното и ефектно развивање на композицијата, од силната виталност на одредени сцени, од поновиот агол на посматрање на судбините на личностите, од монолитната ансамблова игра, во која секако вистински брилјант беше повеќе од заслужено наградената со Стериина награда — Милена Зупанчич, која во Ратко Полич, Миодраг Кривокапиќ, Милош Бартолино (да ги спомнам само нив), имаше извонредни партнери.

Како последна претстава во конкуренцијата за награди беше прикажана комедијата *Мрестење на шараните* од Александар Поповиќ, во режија на Дејан Мијач, а во продукција на „Звездара театарот“ од Белград, кој беше дебитант на Позорјето. Со ова свое најново комедиографско остварување спомнатиот автор како да отвора едно ново поглавје во својот богат и разновиден опус, зашто и за такви значајни теми како што е 48-та, тој низ анегдотичното ќе проговори лесно и забавно, така што неговата комедија бргу го наоѓа патот до најширокиот круг гледачи. Претставувајќи го Поповиќ во една нова светлина, овој негов комедиографски текст се чини, допрва ќе наиде на поголемо прифаќање и сценско валоризирање. Однесувајќи се кон текстот со голем респект, режисерот Дејан Мијач мошне мудро постапува кога практично сè им препушта на артистите, преку кои создава една навистина мошне пријатна, допадлива, хармонична, едноставна, присна, но не и којзнае колку богата сценска реализација. Артистичката екипа е онаа која навистина му дава основен тон и печат на овој проект. Беше вистинско уживање да се следат големите актерски партии, па и студии на Бора Тодоровиќ, Воја Брајовиќ, Бранко Цвеиќ и Мирјана Карановиќ, која за ова остварување беше наградена со Стериина награда.

ЗА ЕДНА ПОБОГАТА фестивалска атмосфера, покрај спомнатите изведби во конкуренцијата за награди, придонесоа и поголем број придружни манифестации: симпозиуми, изложби, собири и друго. На почетокот на Стериното позорје — 85 вниманието го привлекоа неколкуте изложби, а посебно изложбата на југословенскиот театарски плакат и програма, во чии рамки беше даден пресек на развојот на театарскиот плакат во Југославија од 1944 до 1982 година. Беше повеќе од евидентен големиот напредок што во оваа област е направен во нашава земја, особено во Словенија и Хрватска. Изложбите „Бојан Ступица на југословенските сцени“ и „Театарското создавање и траење на Јоаким Вуиќ“, исто така наидоа на живо интересирање, а за настан од поголемо значење секако треба да се спомне отворањето на VII Меѓународно триенале на театарската книга и периодика, на кое беа презентирани 1200 книги од 230 издавачки куќи од земјата и странство. Една од највредносните компоненти на годинашното Стериино позорје беше дводневниот меѓународен симпозиум на тема „Критиката во театарот и критиката надвор од театарот“, во чија работа преовлада мислењето на симпозиумот за кој станува збор дека целта на вистинската критика е театарот да го направи подобар, похуман, поблизок до најдлабоката смисла на неговото вековно постоење. Два термина беа исполнети за искажувања под заеднички наслов „Стериното позорје денес и утре“, што можеа да се слушнат на Трибината на Позорјето. Не изостанаа со свои иницијативи, појави и слично ни младите театарски творци од целата наша земја. Така, Културниот центар на Нови Сад се појави како организатор на XII Мало позорје, организирајќи настапи на неформални театарски групи од Белград, Скопје, Нови Сад, Осиек и Сараево, кои главно или скоро исклучиво се свртени кон експериментот. (На оваа манифестација од нашата Република учествуваше скопскиот театар на Ромите „Пралипе“, кој со забележан успех го прикажа својот најнов сценски проект *Брехт 1917*). Смотрата на постигањата на студентите од сите југословенски факултети за драмски уметности, т.е. XIII Позорје на младите, исто така, беше во средиштето на интересирањето. Идните надежи на македонската глума се претставија со испитната претстава на студентите од четвртата година на Факултетот за драмски уметности во Скопје од класата на Владимир Милчин — драмата *Соблазна во долината Шенфлоријанска* од Иван Цанкар.

Во извонредно богатиот мозаик на настани на Позорјето влегува и свеченото врачување на Стериините награди за посебни заслуги за развојот на Позорјето, што ги добија еминентните творци — писателот Ранко Маринковиќ од Загреб, артистите Марија Црнобори и Станое Душановиќ од Белград, односно од Нови Сад, режисерот од Скопје — Димитар Ќостаров и љубљанскиот сценограф Света Јовановиќ.

Илинденка Петрушева

# Тито во филмот

ФИЛМСКАТА КАМЕРА го бележи ликот на другарот Тито уште во текот на Народноослободителната војна. Првите филмски снимки датираат од мај 1944 година, кога во фокусот на филмската камера на Џон Талбот се најде другарот Тито снимен во Дрвар непосредно пред големиот воздушен десант. Од тој миг филмските камери, како своевидни хроничари на своето време, го следат животниот пат на Тито. Најнапред се тоа снимците од Вис, подоцна некаде пред Белград, во миговите на конечното ослободување, потоа на Сремскиот фронт и на првата парада на победата во штотуку ослободениот Загреб. По ослободувањето на земјата, улогата на филмската секција при Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ, ја презема новоформираната филмска куќа „Филмски новости“ и таму, во текот на овој повоен развиток, се создаваше една своевидна филмографија — филмски документи за животот и творечкиот пат на другарот Тито. Ниту другите југословенски филмски претпријатија не останувааат надвор од хроничарското следење на овој необичен животен пат, но во голем број случаи животниот пат на Тито е само база за уметничко-филмско обликување на тие несекојдневни документи бележени врз подвижната лента. На тој начин, ние денес имаме една навистина богата филмска материја, која, несомнено, за голем број филмски работници ќе биде поттик за натамошно уметничко обликување на ликот и животот на Тито. Денес можеме да го набележиме следново — три играни филмови во кои се појавува ликот на другарот Тито, 232 долгометражни и кусометражни документарни филмови за Тито, 521 вонредни броеви на *Филмски новости* и документарни филмови-репортажи, 1.282 стории на *Филмски новости,* 18 месечници и бројни филмски репортажи од ЈНА. Ова се, практично, неодминливи бројки, факти, но присуството на другарот Тито во творештвото на југословенските филмски работници има многу подлабока смисла. Филмските документи за Тито стануваат дел од историјата. А историјата бележи . . .

. . . Тито дава заклетва пред Собранието на ФНРЈ при својот прв избор за претседател, Тито со градителите на пругата Брчко—Бановиќи, Тито, на историската седница на ЦК

КПЈ во 1948, сталожено одговара на клеветите на Информбирото, Тито како борец за мир во светот... Историјата бележена врз подвижната филмска лента, како што кажавме и пред тоа, станува вистински предизвик за реализација на уметнички филмски остварувања, било да станува збор за документарни или пак за играни филмови. И кога би резимирале, барем за областа на документарниот филм, јасно се наметнува сознанието дека ликот на другарот Тито се обработува во две насоки — во првата се наоѓаат филмовите кои во природен временски континуитет сведочат за разни настани и во втората, условно да кажеме, група, се филмови синтетизирани од повеќе документарни секвенци или како што тоа терминолошки се означува — монтажни филмови. Првата категорија филмови во најголема мерка им се подредени на условите и моментите во кои се снимени, без поголеми можности за некакви уметнички интервенции, додека пак кај втората група филмови се отвора поголем простор за уметничко експонирање и тука доаѓа до израз авторовото умеење. Во овој контекст се судруваме со една интересна појава. Имено, во монтажните филмови се користат секвенци од документарни филмови кои во моментот на создавањето имале функција на просто сведочење. Но, во тој случај, тие добиваат друга функција, која, благодарејќи на монтажната интервенција и временската дистанца, сега веќе добива поетска нота и доживувањето на една иста секвенца за гледачот е веќе поинакво. Простиот филмски документ, сложен во еден поширок поетски контекст добива вистински уметнички квалитети, обезбедени преку одредена синтеза на материјалот. Овој феномен, карактеристичен за монтажниот филм, многу често се јавува и во филмовите за Тито. Карактеристичен пример за ова е долгометражниот филм на Крсто Шканата *Тито*. Со една извонредна монтажна постапка на синтеза на архивски и други документарни материјали, се прави еден несекојдневен портрет на другарот Тито, а преку него и на развитокот на нашата заедница. Едно вакво уметничко видување останува незаменливо сведоштво за генерациите што доаѓаат. Во овој контекст би ја спомнале и документарната серија *Патот на Партијата,* составена од 12 долгометражни документарни стории, низ кои, разбирливо, заедно со развитокот на нашата Партија нераскинливо е вграден и животниот пат на другарот Тито. Сите клучни историски мигови од предвоениот период и повоениот, во текот на социјалистичката изградба, хронолошки се обработени во овие филмски стории, па низ овие етапи може да го следиме и патот на другарот Тито. Интересна документарна серија е и серијата на *Филмотека 16* посветена на животниот и творечки пат на другарот Тито. Составена од елемент -филмови, оваа серија ја има првенствено задачата на непосреден елемент во наставниот процес во училиштата. Мошне елоквентно се извлечени најкарактеристичните периоди од животот на Тито, како револуционер, борец, државник, како човек, и во форма на елемент-филм се многу достапни за намената која ја имаат.

БОГАТАТА ФИЛМОГРАФИЈА на филмови за Тито ја сочинуваат и документарците реализирани во нашава Република. Речиси сите македонски автори и сниматели реализирале дел од оваа филмографија. Сите посети на другарот Тито на нашава Република се забележани на филмската лента и тие претставуваат извонредно интересни хроники за нашето поднебје, во одредени временски периоди. Од сиве овие материјали, реализирани се и неколку монтажни документарци, а во тек е реализацијата на долгометражниот документарен монтажен филм *Тито во Македонија.*

Иако филмографијата на филмови за Тито е мошне богата, сепак искуството покажува дека воопшто не е лесно да му се пристапи на Титовиот лик. Јасно, документарниот филм има далеку пошироки можности за негова презентација, одошто играниот филм (при што, се разбира, мислам на употребата на чисти средства на играниот филм а не користење на документарни материјали во рамките на игран филм). Во филмската презентација на Титовиот лик се среќаваме со судирот меѓу конкретното и апстрактното и тука веќе се назираат проблемите на режисерот. Се јавува прашањето на структурата на една фабула која, од една страна ќе ги задоволи уметничките критериуми на транспонирање на стварноста, а од друга страна нема да заобиколи ниту еден од повеќеслојните текови испреплетени во една животна судбина. Зашто станува збор, веќе погоре рековме, за една несекојдневна личност — работник и светски државник, политички затвореник и водач на револуција, организатор и марксистички мислител. Ова е практично еден од проблемите со кои се среќаваат филмските творци, кога станува збор за презентацијата на ликот на другарот Тито во играниот филм. Инаку, може слободно да се констатира, дека во овој правец работите одеа нешто побавно, или ако може да кажеме со изразито забавено темпо. Најнапред Тито во играниот филм беше присутен посредно — преку фотографија, некаде го слушавме неговиот автентичен говор од магнетофонска лента или пак јунаците на филмот зборуваа за него. Нешто по-

доцна започна користењето на документарен филмски материјал, кој се вградуваше во играната структура. Се разбира, ваквата постапка се применуваше само во случаи кога документарниот материјал се совпаѓаше со дејството на филмот. Ова го среќаваме во повеќе домашни филмови со тематика од НОВ, кои претставуваат реконструкција на одредени историски настани. Карактеристичен пример е филмот на Фадил Хаџиќ *Десантот на Дрвар*. Најбавен процес беше, секако, презентирањето на ликот на Тито со посредство на актер. Бремето од еден ваков потфат секако го чувствуваа и режисерите, но уште повеќе и актерите. И така дојде до реализацијата на филмот *Сутјеска* на Стипе Делиќ, каде за улогата на другарот Тито беше ангажиран еден странски актер — Ричард Бартон. Не впуштајќи се во расветлување на мотивите кои доведоа до ваквото ангажирање, денес можеме со сигурност да тврдиме дека тоа беше не многу успешен чекор. Секако продуцентите на филмот очекувале со ангажирањето на Бартон поголем пласман на филмот во светот, но од друга страна пак, неговото познато филмско лице повеќе му наштети на филмот, одошто му помогна. Овој, инаку голем светски актер, не направи ниту мал обид да проникне во ликот што го толкува, па така тој не успеа да се вклопи во ситуацијата и амбиентот во кој се движеше. Сè беше изнасилено, во некаков грч. За ова „придонел" и Стипе Делиќ кој не успеал да го вклопи овој актер во дејството на филмот. Ваквиот неуспех на оваа реализација ги присили нашите автори посмело да се зафатат со овој проблем. И првиот успешен чекор беше ангажирањето на Марко Тодоровиќ за толкување на ликот на Тито во филмот *Ужичка република*. Воздржано, без големи гестови, но со јасна назнака на големата внатрешна сила што ја поседува Тито, Марко Тодоровиќ донекаде успешно се справи со големата и обврзувачка задача што ја доби. Можеби имаме забелешки и за оваа креација, но би заклучиле дека барем Тодоровиќ не делуваше како туѓо тело во еден организам. Да заклучиме, предизвикот што го нуди еден таков богат животен пат каков што беше на другарот Тито секако допрва ќе најде место во нашиот игран филм.

Милан Терзовски

## Пролет крај Вардар

*на Ж. П.*

Исприштено залегнато чие време живееме
Теросана ноќ не пробива глува далечина
Како стрела низ две срчи превтасува пусти гори
Во осоите камени откинати ѕвезди
Го заумуваат животот без милост и пелени
Колку останува до немата разделба
Низ мислата чеголат јагленчиња од искони
Се отвора небото за одмор за премор
Копачи низ мугри како црно вино истурено
Еј тежини што да остане од животот
Без нектар исчезнуваат и пчелиге
Загнезден рачец го длаби каменот постелина наша
Мугрите белеат низ гребенот на петлите над градот
Над светот што катаден вил го носи
Сè останува исто сал свитците секаат
Како да го зачуваме цветот во сетивата
Чиј е светот бабовина дедовина
Дамна секната река школки сечива бели
Го шират денот врз јата морни птици
Се преточува светлината чиста
Промирисува светот како никулец
Бела пролет што остана за години
Под мигдалот навјаса тежок сон
Пилето го преспа летот во туѓина
Над БОГОМИЛА и КОЗЈАК
Високо одлетаа ослепените соколи
Блага и бела топла пролет легнува како невеста
Крај питомите зелени врбјаци на Вардар

**1983**

# Блаже Конески: Чешмите

**(Македонска книга, Скопје, 1984)**

МАГИСТРАЛНА ПРЕОКУПАЦИЈА во творечкиот опус на Блаже Конески претставува поезијата, која со особеностите на својата изразито автохтона стилска и мотивска реализација, и, пред сè, со високите естетски вредности што ги содржи, го издели нејзиниот автор во едно од водечките имиња, не само во современата македонска, туку и во редовите на современата југословенска поезија, па и пошироко од неа. Зашто, поетското дело на Конески, со неколкуте фази на неговата досегашна творечка објава и со отвореноста за доградување со нови поетски дострели, ни се открива како богато и слоевито, мајсторски осмислувано и обликувано низ поетичкиот принцип што самиот автор во една знаменита песна го наречува раѓање на „проста и строга македонска песна“. Нуркајќи во контрапунктите на животот, во состојбите и дилемите на единката, во фатумот на колективот од ова наше поднебје, во митолошките пластови на времето, но и во универзалните искуства на постоењето, овој поет секогаш на ум го има прокламираното начело на својата песна, независно дали ја преточува во врзан или во слободен стих.

Нова потврда на ваквиот потход во разгрнувањето на внатрешниот поетов немир и во ткаењето едноставен а многуречовит лирски ракопис, наоѓаме во песните што ги донесува книгата со наслов *Чешмите.* Оваа книга содржи четириесетина поетски текстови поделени во четири циклуси, низ кои богато се транспонира возвишеното чувство на поетскот чин и длабоката загледаност во вечните суштини на светот и времето, низ кои обичните и големи нешта го имаа привкусот на својата одново пронајдена и очовечена вистинитост. Така во сонетот за својот голем претходник, поетот Кочо Рацин, Конески ќе испее: „Од сонце, вода, и од пот се зачна / на таа песна звукот скрит и таен, / музиката на мугра по ноќ мрачна / и зборот толку свој и толку знаен.“

Авторот трага по смислата на тој звук што се вгнездува како бескрај во поетовата душа и длаби до некое свое дно за да го допре исконот на значењето како „на таа чешма шумот“ што ќе го слуша патникот и на сон, или пак викот на оној копнеж да се sирнат драгите места, наспроти сознанието дека: „Од извесност е поубава свеста / да има нешто блиско што е скришно.“ Речиси сите песни во најновава книга на Конески, независно дали се напишани во сонетна форма, слободен стих, во римуван или во прозен лирски запис, се градат врз определена поетска идеја која натаму низ „засек на мисла со мисла“ или на заемна здруженост на мислата и ритамот ја зачнуваат пасната и го прават предизвикот духовно огневен, чудесно креативен. Тоа од своја страна доведува до строга рамнотежа меѓу емотивниот и рефлексивниот набој во кажувањето, до згуснати поимски и симболички ткаежи во текстот. Со тоа всушност е овозможена неговата сугестивна релјефност, јасна внатрешна осмисленост и повеќеслојност.

Конески во *Чешмите* наоѓа комплементарна врска меѓу познатото и непознатото, конкретното и насетеното, историското и постојното, личното и универзалното, остварувајќи лирска симбиоза во која силно е втиснат печатот на поетовиот индивидуален сензибилитет, на неговата животна и творечка зрелост. Затоа овие песни мамат на повторен прочит отворајќи одново простор за толкување и доживување.

ТОДОР ЧАЛОВСКИ

# Владимир Костов: Црквичето четириесет маченици во Битола

## (Мисла, Скопје, 1984)

Со својот најнов роман Владимир Костов го докажува она што и порано беше познато — дека е изразит романсиер, еден од најистакнатите во современата македонска литература. Тој почна со романот, најголемите литературни признанија ги добил за романите и, макар што правел излети и во расказот, тој секогаш му се враќал на својот омилен начин на искажување и литературно оформување на нештата, за да сведочи за времето во кое се живее и за она во кое се живеело. Најновиот роман, всушност, повеќе отколку другите, прави пробив во временските длабочини и зборува за времето далечно и најдалечно не апстрахирајќи ја притоа ни современоста. Костов, всушност, во ова свое дело, колку што зборува за минатото, толку ја презентира и сегашноста, меѓутоа разликата од поранешните дела е во тоа што минатото повеќе е вградено во сегашноста и тоа е негов составен дел. Затоа овој роман е едно широко епско платно на кое јуначкото минато се сменува со оние временски не така далечни стремежи и борби за слобода, за со својот пообемен дел да зачекори во сегашното време, постреволуционерно и постпартизанско, и да сведочи за партизанските јунаци и нивниот живот во слободата, едноличен и мирен во секојдневието, меѓутоа да сведочи и за оние што исто така јуришале, но во поновото време ги изневериле идеалите и моралните норми што ги воделе во утрешнината, за во времето на остварените идеали обилно да ги користат сопствените заслуги, а дел од тие заслуги да ги пренесат и на своите синови и на синовите на нивните синови, градејќи на тој начин династии на заслужните што опстојуваат и покрај сите морални норми што современото општество ги наметнува. Затоа романот на Владимир Костов *Црквичето четириесет маченици во Битола* поставува прашања и бара одговори, ја вика во помош историјата, но се служи со современоста, и не еднаш во оваа книга со современоста полесно се успева да се објасни минатото, наместо она очекуваното, минатото да ни ја објасни сегашноста и однесувањето на современиците. Нужно е, меѓутоа, да се истакне, дека овој пат без она што се случувало, без историјата што овде е присутна во изобилство, тешко би можеле да се објаснат оние вистински идеали на борбата и слободата, што се во основата на оваа книга и нејзините одлики.

Потрагата по вистината е во основата на оваа книга. Тоа е оној стожер околу кој сè се врти и од кој произлегуваат сите мотиви. Да ѝ се служи на вистината и да се бори за неа, да се жртвуваат животите преокупација е на најголемиот број протагонисти на оваа книга, а дека вистината често има повеќе лица и тоа во зависност од позицијата од која на неа се гледа, тоа го откриваат мнозумина од нив што се наоѓаат од спротивните страни на барикадите.

Поаѓајќи од идеалите за слободата, татковината, самопочитувањето и моралната чистота, Костов во средиштето на својот роман го става преданието за Четириесетте битолски калуѓери, маченици, кои со крст во едната, а со меч во другата рака го браnеле градот, црквата и своите идеали пред наездата на неверниците и во таа херојска битка за право на постоење, за сопствената вера и вистината, за градот и луѓето што им веруваат, се жртвуваат, но не жртвувајќи го она најдрагоценото во секој од нив — длабоката верба во животот, во вистината и во идеалите за кои се борат. Оттука, од таа основна потка поаѓа писателот за да зборува не само за тие јунаци и не само за оние кои за слични идеали се бореле и пред нив, кои верувале и со верба во иднината гинеле, туку да сведочи и за оние по нив, протагонистите на најновата револуција, кои исто така верувале и чии цели биле поблиску до остварување.

На овој начин романот зборува за непрекинатата борба низ историјата и постоењето за да дојде до временската етапа кога на жртвувањето му дошол крај и идеалите станале стварност, а некои од нив, подоцна, биле и нарушени.

Гледано од таа позиција ова би можел да биде и историски, а не само општествен роман. Меѓутоа, историјата во него е само подлога врз која уште поизразито се истакнуваат поединци или движењата на масата. Доколку за историјата може да се зборува во романот, тоа не би била историја во континуитет, туку тоа би биле делови на историјата, нејзини најкарактеристични фрагменти врз кои се рефлектира поединецот, неговото *Јас*, неговите морални норми, животните определувања, неговите посакувања кои најчесто се поклопуваат со посакувањата на мнозинството и на тој начин стануваат одлика не само на поединците, туку на поголем дел на современиците, така што надминувајќи ги тие граници допираат и до пре-

делите на националниот идентитет, претворајќи ги стремежите на поединците и неговите идеали во идеали на општеството. Погрешно би било да се мисли дека Костов гради такви поединци кои меѓу себе и масите би можеле да го стават знакот на еднаквоста. Националното и општочовечкото израснува од секој од нив одделно и дури тогаш се влева во заедничкото што е општоважечко за цел еден град, за сите негови жители или за цел еден народ или неговото мнозинство. Не залудно во романот се зборува за четириесет маченици, јунаци, и не залудно се зборува за јунаците и борците, наместо за јунакот поединец. Тоа, од друга страна, не значи дека писателот не извајал неколку прекрасни ликови кои, секој за себе, се толкави индивидуалци што веднаш се препознаваат. Една нивна реченица, една постапка, ја најавуваат личноста што може да им биде блиска на другите, но која пред сè е своја, а дури потоа им припаѓа на другите што ѝ се блиски. Тука е мноштвото на машки протагонисти кои секој за себе претставуваат посебна историја и кои се или на страната на моралот или се на неговата спротивна позиција. И меѓу нив се заметнува онаа позната борба од романите на Костов, меѓу доброто и злото и низ тој судир се градат ликови и карактери, израснуваат големи остварувања, динамичноста и драматичноста во неговата структура постојано се присутни и отфрлувајќи ги шемите и канонските за тоа дека доброто е секогаш победник, во овој роман неправдата и неморалот можат да ја слават победата, па било да се во прашање четириесетте маченици, или се тоа нивни следбеници што низ тешки битки ги остваруваат идеалите.

Меѓу другите, писателот изградил и два женски лика што се издвојуваат од сите други јунаци на овој роман. Едната од нив, Цишка, жива и темпераментна, со многу еротско во себе, живее во време подоцнежно од она во кое четириесетте калуѓери ги положија своите животи. Таа и таквата хероина, сакана и со сите атрибути да биде среќна, ја жртвува личната среќа и убавото секојдневие за на местото на кое паднале четириесетте калуѓери да подигне црквичка што би им пркосела на туѓинците, на оние што убивале, а да им стане идеал на оние кои треба да ги извлечат мечовите кога времето тоа ќе го побара од нив. И не случајно црквичето израснува за само една ноќ за да светли како ѕвезда водилка. Големото дело израснува така за една ноќ, бидејќи ако боговите можат да прават чуда, тогаш зошто таквите чуда да не прават и луѓето што се обземени од неизмерна љубов кон сопствениот народ и делото на своите претци. На тој начин, кај хероината на романот настанува трансформација и од сферата на еротското и романтичното, со што била исполнета нејзината душа, се преминува во сферите на духовното и идејното. Наместо да се биде под власта на секојдневните желби, се доаѓа во позиција да им се служи на повисоките нешта.

И другиот голем женски лик на романот, Елена, оди по трагите на својата претходничка. Додека Цишка ја градела и изградила црквичката, правејќи од неа светилиште и потоа се симнала од сцената, дотогаш Елена треба да го осветли нејзиното дело, да го оттргне од заборавот на нашето време, да им проговори на современиците, на луѓето што ја оствариле револуцијата, за подвигот и големото срце на нивните претходници. Всушност, овде за првпат во делата на Костов се среќаваме со појавата на реинкарнација, бидејќи Елена не е никој друг туку нејзината претходничка што ја изградила црквичката и која ја жртвувала својата младост и убавина за да го овековечи подвигот на нејзините претци. Живеејќи во Елена, Цишка го продолжува своето дело зборувајќи за луѓето и за цели семејства што би останале непознати, а кои имаат удел во подвигот. Низ тој расказ, преку истражувањата на Елена, настанува романот за кој зборуваме, се открива историјата на Битола, оживуваат семејства и поединци одамна заборавени, се појавуваат претставници на разни општествени струи и идеологии, накратко, се раѓа романсираната биографија на еден град кој низ својата историја трпел разни влијанија и притисоци, од поголемите и посилните, како и од оние што тоа сакале да бидат, кои го присвојувале. Од него во светот заминувале извештаи на конзулите, се плетеле интригите, но на крајот тој си останал свој, со идеалите кон кои се стремел и за кои крварел.

Така и на тој начин, зборувајќи за луѓето, потенцирајќи го доброто, но не одбегнувајќи го злото, Владимир Костов во својот најнов роман зборува за она што било и она што е сега, не пропуштајќи ја притоа можноста да зборува и лично за себе.

Овој роман е остварување што значи нов успех на оваа литература. Костов е во сферите на историјата, во која не престојувал многу, ниту се наоѓал често, меѓутоа тој и во тие предели се чувствува сигурно, презентирајќи го она што е знак на нејзино распознавање. Тој е исто така и во пределите на сегашното, во кои неговиот чекор е многу поцврст, а зборот погласен. Во единството на минатото и сегашноста е и вредноста на овој роман и на неговото сведоштво за луѓето и настаните.

ЉУБИША СТАНКОВИЌ

# Трајан Петровски: Девствена причесна

## (Мисла, Скопје, 1985)

Откако со повеќе поетски дела се пројави како лирски прикажувач на изразито рустикалниот амбиент на охридскиот крај Дебарца, опфаќајќи го времето кога овој крај го зафаќа целосно или речиси целосно раслојување, писателот Трајан Петровски се свртува кон едно епско и наративно претставување на тој амбиент и на тој простор, сликајќи го, главно, во процесот на веќе спомнатото раслојување. Станува збор за неговите две книги проза, веројатно едновремено пишуваните *Време Литово и Аждерово*, книга раскази и неодамна појавената *Девствена причесна*, подолга, романескна проза. Овие две остварувања, по многу нешто, се чини, меѓусебно се проткајуваат и надополнуваат. И во *Девствена причесна*, како и во *Време Литово и Аждерово*, не се работи ни за класична раскажувачка постапка, ни за закостенет и надраснат реализам. Нема тука ни некоја позабележлива епска широчина, која би го оптоварила текстот. Читателот неа, секако, ќе ја долови во поттекстот на делото. Оваа, со многу елементи лиризирана романескна структура, и не е роман на епските збиднувања кои ги има на еден план од романот, на неговиот просторно-временски фон. Таа е, имено, исклучиво или само предимно, роман на еден дел од спомнатиот регион, селото Литово, во периодот на големото народно движење за ослободување на народот и во времето на забрзаната повоена изградба на земјата, кое е време и на раслојување на македонските рурални подрачја, во периодот на кинењето и разрешувањето на рустикалните душевни светови и хоризонти на нашиот човек. Повеќе од тоа, *Девствена причесна*, во потесна смисла, е роман на лирските животописи на два-тројца од главните протагонисти во него. А дури со проширувањето на кругот на неговите јунаци, се прошируваат и круговите, значењата на оваа навидум не многу јадровита романескна структура, која, всушност, слоевито е градена и богата, како со своите подразбрани значења, така и со чисто лирските импулси, кои авторот настојува и — успева да не ги подведе под епиката на романот, да не ги прицврсти и шаблонизира во романескната структура.

*Девствена причесна* е интересна да се разгледува најпрво од нејзините централни и ограничени слоеви, со постепено проширување кон другите, кои спирално се прошируваат, како со зголемувањето на протагонистите, така и со проширувањето на временско-историските, просторните, социјалните, економските, етичките и натаму можеби сè до еколошките значења и опфати на делото. *Девствена причесна* е, имено, предимно роман на лирските профили, на љубовните одисеи, па и на животните судбини на Темелко Аждерот и Милица Белвица. Еден селски горопадник, кој постојано се дружи со планината, со стадата и со пците но по природа е и носител на силен емотивен набој, па како таков ќе биде предиспониран и за голем љубовција, а тоа ќе биде уште една причина, дури и позначајна, за настанувањето на неговиот прекар. Неговиот женски пандан е Милица Белвица, кај која, како и во случајот на други хероини од делото, женската природа не може да се помири со ограничувањата на рустикално-патријархалните животни норми.

Овие два лика се во самата основа на романот, па на почетокот врз нив речиси и не се одразуваат надворешните пројави и појави. Но, на некои промени, условени од надворешни околности, тие ќе бидат така да се рече присилени, и тоа ќе влезе во судбинското во нивните животни стории и, посебно, фатално ќе се одрази врз иднината на оваа главна двојка од романот. Надворешните околности ќе ја условат најнапред нивната разделба, потоа слегувањето на Аждерот од планината и вработувањето во туларницата, а по неколку години и преселувањето во Скопје, каде завршуваат и познатите епизоди од животната одисеја на Милица Белвица. Болна од непозната болест, на крајот на романот, таа ќе се најде во скопската болница. Нејзиниот лик може да биде само „девствената причесна", односно продолжувањето или обновувањето на љубовта со Темелко Аждерот. Но, додека таа љубов кај Милица Белвица меѓувремено била само потисната, кај него таа е веќе сосема мртва. Тој е сега, може да се рече, еден доста поинаков човек.

Своевиден пандан на љубовната девојка на Темелко Аждерот и Милица Белвица се Јанкула Темјанин и Рајна Ракида. Но, нивната врска не само што ја нема емотивната чистота од претходниот случај, туку во нив се вградени уште ред препознатливи особини, појави и значења, кои ги надополнуваат другите нивоа од романот во прикажувањето на сликите за животот и за збиднувањата во овој простор во минатото и во современоста, одчосно во минатото и во времето на дејството на романот. Рајна Ракида е жена која во повеќе колена наназад е вонбрачна рожба. Таков живот живее и самата, па како таква е и омразена од народот. Јанкула Темјанин, за кого се мисли дека е нејзин брат по татко, е организатор на заминувањето на жителите на Литово во партизани. Но, изложувајќи ги другите на тешкотиите и опасностите што ги

чекаат во борбените редови, тој ги ужива, ги искористува и злоупотребува удопствата на животот во селото, предизвикувајќи и тешки етички повреди на повеќемина. Во круговите на тој нечист живот, Јанкула Темјанин и Рајна Ракида, милум или силум, можеби и неповратно ќе заплеткаат уште и други луѓе. Милица Белвица, пак, како што ќе се покаже подоцна, во тие кругови очигледно и не влегла со целото свое битие.

Со љубовната двојка на Јанкула Темјанин и Рајна Ракида, која и не е само љубовна двојка, оваа проза веќе станува роман и на едно Литово (во кое може да се препознае уметнички преобразеното Арбиново, родното место на авторот), роман за настани од времето на НОБ и од повоениот период, роман за Дебарца од ова време, исполнет и со доста реминисценции кон минатото, со кои се затвора и еден егзистенцијален круг. Со ликовите и личностите на Темелко Аждерот и Милица Белвица *Девствена причесна* сè уште не е тоа, сè уште плови во некои лирско-рустикални, митски и фолклорни текови. Но, и без првите и без вторите, како уште и без оние што би следеле во едно поопширно претставување на структурата на ова дело преку неговите протагонисти, како и без минатото на таа Дебарца, таа не би била ни Дебарца во НОВ, ни Дебарца во повоениот период. Најпосле, со сите нив, и со сето тоа, *Девствена причесна* не би била и роман на распаѓањето, на раслојувањето на овој регион, на овој единствен и специфичен рустикален простор.

Многумина од јунаците од *Девствена причесна*, имено, не само што крајно се изменуваат, туку и пропаѓаат со започнувањето на новиот живот и посебно со преселувањето во градовите. Така, на овие страници ќе продефилираат уште многу живо портретирани ликови, уште ред впечатливо и целосно предадени човечки судбини: првите соработници на Јанкула Темјанин во организацијата, сличниот на него Војдин Сурко и сосема различниот, сиромашниот и чесен Карафил Ленкин; првозапишаниот партизан од селото, но после до дното на душата токму од тој Јанкула навреден и понижен Николе Аврамоски, осаменикот Наумче Ангелески, активистката Сандра Василеска, гајдаџијата Силјан Петровкин и ред други. Сите тие поединечни психолошко-филозофски и етнички појави, сите тие човечки судбини, растргани во процесот на размеѓувањето на Дебарца меѓу старото и новото време, се единки во севкупноста на ликот на оваа област, претставена во времето меѓу стариот и новиот живот или во процесот на последните етапи од животот таква каква што била. Над сите нив доминира големата фигура на Петрета Лито, централен и најпознат лик во целокупната проза на Трајан Петровски. Авторот него постојано го гради и надградува не само како лик во кој ќе се прекрши долговековието и традицијата, печалбарството и контактите на Дебарца со светот, туку и човечката чесност и совест, како врвна одлика на Македонецот од овој крај и пошироко. Истото може да се каже и за во делово нешто помаргиналната појава на ликот на Саре Ивановски.

*Девствена причесна* е поделена на три главни делови. Првиот и третиот, кои се и покуси, дејствуваат, во извесна смисла, и како воведен и завршен дел на романот. Како оска на нарацијата во првиот и во третиот дел се јавува моментот на укинувањето на теснолинејката, која и не само според верувањето на месното население, ја поврзуваше Дебарца со светот. Нејзиното укинување, имено, по започнувањето на процесот на раслојување, иселување и обезличување на Дебарца во годините понепосредно по војната, го забрзува тој процес и претставува втор и најтрагичен момент во него, зашто по укинувањето на таа единствена врска, населението масовно ќе се иселува во градовите. Во селата престанува некогашниот живот. Оттука и видовитите претскажувања на протагонистите од романов, како што се Петре Лито, Саре Ивановски и други. Така, во третиот дел од романот, и не случајно, повеќе се зборува за преселените луѓе од Дебарца во Скопје, а најмногу за животот во градот на Темелко Аждерот. Впечатлива е тука и посетата на Скопје што ќе ја направи деведесетгодишникот Петре Лито.

Со сето тоа, како и со она што се однесуваше на некои јунаци посебно, *Девствена причесна* не е роман само на едно Литово или Арбиново или кое и да е село, туку и роман на Дебарца. Но, не, или сосема малку, на Дебарца славна и партизанска. иако на еден план е и тоа, туку на Дебарца како свет со свој живот, со свој ритам и пулс, со свој етички кодекс и со свои социјално-економски односи. Роман на Дебарца во процесот на нејзиното најбрзо распаѓање како таква.

НАУМЕ РАДИЧЕСКИ



# Лилјана Белева: Лимузина за Млечниот Пат

**(Развиток, Битола, 1984)**

ПОСТОЈАТ ВО НАШАВА литература ненаметливи и тивки автори, кои некополебливо и упорно ја остваруваат својата литературна замисла, чија човечка (никако литературна) скромност напати се допира до нагласен романтичарски однос. Тие се држат настрана од сложените, комплицирани активности што ја придружуваат литературата, што ја создаваат таканаречената литературна атмосфера околу издавачките куќи, списанијата, асоцијациите и жириата. Сè уште во голема мера веруваат во елементарната човечка и литературна честитост и своите литературни остварувања најчесто ги нудат на проверка преку анонимни конкурси.

Лилјана Белева е, можеби, најизразит претставник на ваквиот тип писатели. Долги години нашата литературна и културна јавност најмногу ја познаваше по извонредните преводи и препеви од англиското јазично подрачје. Последниве неколку години, меѓутоа, иако и порано таа изненадуваше со одделни необични и свежи прозни текстови, Белева учествуваше на речиси сите анонимни конкурси за проза во нашата Република и на сите успеваше да го сврти вниманието со својата проза. Нејзините раскази редовно беа наградувани или откупувани за печатење. И нејзината најнова прозна книга, збирката раскази *Лимузина за Млечниот Пат*, која е предмет на нашево разгледување, читателите имаа можност да ја добијат благодарение на распишаниот конкурс на битолски „Развиток" за проза, на кој книгата на Лилјана Белева ја доби третата награда.

Понагласено внимание врз своето прозно творештво Белева успеа да привлече со книгата раскази *Моето парче земја*, што се појави во издание на „Култура". Веднаш беше јасно дека се работи за автор кој во целост го совладал отпорот на јазичната материја, дека со необична леснотија успева да достигне завидна сигурност во артикулацијата и дека е повеќе од очигледна насоченоста кон што поголем рафинман на исказот. Беа тоа раскази кои суверено ја потврдија Белева како писателка со големи можности. Од значење е, меѓутоа, податокот што таа во мошне кусо време можностите започна да ги претвора во резултати. Очигледна е неспорната творечка енергија на оваа писателка, која може да се забележи и преку впечатливата продукција, но и во секој нејзин текст одделно, препознатлива како несопирливо темпо со кое се одвива згуснато дејствие.

Сите овие елементи се недвојбени значајки и на збирката раскази *Лимузина за Млечниот Пат*, книга која веднаш „фаќа" со непосредноста на контактот што успева да го оствари уште од првата реченица. И покрај тоа што книгата ја започнува со впечатлива и необична фигура која може да се закани со одредена доза неуверливост, темпото што успева да го наметне преку кусите, пренапрегнати реченици, насетуваниот недостаток го престорува во очигледен квалитет.

„Џадето — ќела. Сенка да не се мерне. Пусто. Сонцето ѕасурило, ѕури. Буи бурјанот врз бунилштено. Во нас штама.".

Почнувајќи го на ваков начин расказот „Ѕуни, Ѕунине, душата да не ни изземни", а со тоа е целата книга, Белева на крајно уверлив и непосреден начин нè внесува во атмосферата што ќе нè придружува за време на читањето, речиси добронамерно нè турнува среде тие необични, замрсени и загадочни настани низ кои минуваат нејзините јунаци. Да не го одминеме и ефектниот начин на кој незабележливо е направен премин, речиси скок, од збунувачкото и застрашувачко мртвило во надворешниот пејзаж, во психолошкиот простор. „Буи бурјанот врз буништено. Во нас штама". Две куси реченици со кои истовремено се опфаќаат две крајно различни подрачја.

Додека се читаат и препрочитуваат расказите во најновата книга на Белева, станува јасно дека се тие преисполнети со една тешко запирлива динамика, дека е видлива нивната нагласена драмска димензија. Се поставува прашањето каде се наоѓаат извориштата на ваквото темпо со кое тие се остваруваат. Се чини дека одговорот може да се најде во препознатливата тензија што настанува како резултат на еден голем расчекор; огромната потреба да се оствари присност и љубов, од една, и целосната неможност за остварување на ваквиот контакт, од друга страна. Сите личности во расказите на Лилјана Белева се преисполнети со непотрошлива потреба од љубов и разбирање; нежноста и топлината за нив се изедначуваат со целосната смисла на постоењето. Насекаде, во сите нивни постапки и акции, видлив е напорот да најдат емотивен пристан, да ја заокружат и осмислат сопствената егзистенција преку доближувањето, па дури и преку идентификувањето, до колку воопшто е можно тоа. Сите тие, различни по општествен ста-

тус, по потекло, образование и амбиција, непрестајно се напинаат низ животната врвулица да ги здогледаат него или неа, да се смират, да се успокојат конечно од големата потрага. Ученички и универзитетски професори, селски момчиња и борци, како најголема скапоценост и како најтешка рана, истовремено ја сокриваат во себе потребата од љубов и разбирање. Во таа смисла, книгата *Лимузина за Млечниот Пат* целата претставува еден чист и сеопфатен крик по најчовечното во човекот — љубовта.

Уште една особеност јасно е видлива во овие раскази. Тоа е нивната честа прекажаност. Поголемиот дел раскази, всушност, претставуваат рамка во која се поместува некој претходен настан, кој сам по себе исто така претставува расказ. Оттука произлегува дека станува збор за еден вид двојна кутија, за расказ во расказ. Да гоземеме за пример расказот „Пупка фатена во мраз“. Непосредниот почеток претставува опис на настан кој сам по себе е една, иако помошна, случка. Се разбира, таа може да биде предмет на расказ, и во првиот дел како таква и ја препознаваме. Станува збор за пријатели кои некаде на пат се договараат за местото на кое најпријатно можат да го минат ручекот. Меѓу нив настанува расправија околу изборот на местото и ваквиот судир, оваа искра, може да биде доволна да се заокружи и оствари одредена раскажувачка целост. Меѓутоа, ваквиот момент Белева го употребува само како импулс, како поттик за да започне друга, многу побогата и поамбициозна приказна. Преку принципот на асоцијација да повика сеќавања на еден настан, на едно големо недоразбирање меѓу двајца млади, кое конечно трагично ќе се заврши. Уште еднаш станува збор за неможноста да се достигне вистинска и обострана љубов.

Постојаното задржување на оваа писателка во близината на темата љубов, се разбира, носи и голема опасност од инфилтрирање на патетиката и сентиментот во раскажувањето. Напати дури и се добива впечаток дека ќе попушти браната пред ваквиот притисок, но, за среќа, Белева е автор кој, покрај богатата емотивна возбуда, поседува и смисла за ведро, шеговито, на моменти и иронично чувствување на животот. Во пресудните моменти ваквите нејзини квалитети неочекувано ќе заискрат, внесувајќи свежина и вознес од подруг вид. Во оваа смисла треба да се одбележат и мошне функционално употребените арготизми, кои на сличен начин придонесуваат нејзината проза да се доживува понепосредно и поуверливо.

Конечно, впечаток е дека со книгата раскази. *Лимузина за Млечниот Пат*, Лилјана Белева ја збогати современата македонска проза со уште неколку паметливи раскази, кои говорат за нејзините завидни раскажувачки можности и квалитети.

САНДЕ СТОЈЧЕВСКИ

# Р. Пешиќ — Н. Милошевиќ-Ѓорѓевиќ: Народна книжевност

**(Вук Караџиќ, Белград, 1984)**

НЕОДАМНА ВО БЕЛГРАД, во издание на познатата издавачка куќа „Вук Караџиќ“, излезе од печат публикација која кај нас е од поредок вид, какви сè уште немаме доволно: литературен *Лексикон*, посветен на народната книжевност. Нејзини составувачи се познатите југословенски фолклористки д-р Радмила Пешиќ и д-р Нада Милошевиќ-Ѓорѓевиќ, обете професорки на Филолошкиот факултет на Белградскиот универзитет. Покрај фактот што во случајов се работи за прв потфат од таков вид во нашата земја, литературниот Лексикон *„Народна книжевност“* на Р. Пешиќ и Н. М. Ѓорѓевиќ има и други вредности и квалитети.

Пред сè, пријатно изненадува големиот број на поимите што ги содржи оваа книга-речник: близу 900 елементи (поими и био-библиографски податоци за личности), поврзани со сите аспекти на литературниот фолклор. Натаму, значајно е и тоа што овие многубројни поими се од разновиден карактер, иако сите се однесуваат за народната книжевност во југословенски и во светски рамки. Како што напоменуваат и авторите во својот Предговор, намената на овие лексиконски, концизни но прилично сеопфатни текстови е да ги задоволат интересирањата „не само на стручниот, туку и на секој културен читател“. Може веднаш да се констатира дека авторските настојувања во тој правец наполно успеале. Освен тоа, импонира и податокот дека обработениот материјал се однесува за период од цели четиринаесет векови (од VII век до денес). Третирајќи ја сосема правилно народната литература како уметност на усниот збор, согледувајќи и предочувајќи ги сите нејзини специфики во од-

нос на писмената, индивидуалната литература, авторките го оформиле текстот научно и со средствата на проучувањето со кои денес се служат книжевната историја, теорија и критика, па нивниот труд го заслужува квалификативот на компетентен придонес во доменот на југословенската литературно-фолклористичка наука.

ВО ЛЕКСИКОНОТ *Народна книжевност* претежно е обработен материјалот поврзан со нашата, југословенската народна литература, но при пристапот кон тој материјал се опфатени и многубројни библиографски единици од поширок карактер, така што книгата дава можност за проследување на најразновидните методолошки проучувања во рамките на светската литературна наука. Всушност, во рамките на разгледувањето на материјалот дадени се прегледи и анализи на поважните теми, мотивски нишки и одделни мотиви, како и на нивнитие варијанти во компаративни југословенски рамки, а почесто и на поширок меѓународен план (ова е особено случај во однос на народната проза). Исто така, застапени се и прегледи на формите на нашата народна книжевност, на нејзините родови, видови и подвидови, како и карактеристиките на нивното формирање. Во Лексиконот *Народна кнежевност* нашле свое место и поважните јунаци од најпознатите народни умотворби кај југословенските народи и народности, како и биографиите на најпознатите народни творци (пејачи и раскажувачи). Исто така, даден е и осврт на основните фолклористички методи и школи во светската наука за народната книжевност, како и анализи на основните стилско-изразни средства во народните умотворби, со сета специфичност во однос на нивната функционалност. Кон крајот на *Лексиконот* поместени се додатни, вообичаени прилози за ваквите публикации: *поимник* (своевиден регистар на поважните поими што се обработени во публикацијата) и поважна *библиографија* на користените извори.

МАКЕДОНСКАТА народна книжевност има свое соодветно и, би се рекло, достојно место во речникот *Народна книжевност*. Тоа и не треба да зачудува, со оглед на фактот дека нашата, македонска народна литература е меѓу најбогатите и најразвиените во светот. Авторките честопати илустрираат низа поими од теоретски карактер со примери од подрачјето на македонската народна поезија или проза. Така, поимот „самовилски песни“ (стр. 227) е образложен и илустриран со *Зборникот* на браќата Миладиновци. Во прегледот на истакнатите народни интерпретатори спомната е и разгледана и нашата прочуена пејачка Дафина, од селото Просеник кај Серес, која на Стефан Верковиќ му исполнила 270 македонски народни песни. Опфатени се и низа легендарни и историски јунаци од македонската народна литература, како Марко Крале, Момчил Војвода, Болен Дојчин, Питу Гули и други. Застапени се и позначајните собирачи и публикатори на македонски народни умотворби (Миладиновци, К. Шапкарев, М. Цепенков, С. Верковиќ и други, а дадени се и био-библиографски единици за поистакнатите проучувачи на македонската народна книжевност (Б. Конески, Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски и други.). Во повеќето поими инкорпориран е македонски материјал, така што можеме да бидеме задоволни од застапеноста на македонската народна литература во оваа значајна лексикографска публикација, прва од таков вид кај нас.

И воопшто, со сите свои квалитети и вредности, како публикација целосно оформена и фундаментална, литературниот лексикон *Народна книжевност* на д-р Радмила Пешиќ и д-р Нада Милошевиќ — Ѓорѓевиќ го заслужува нашето признание.

Д-р ТОМЕ САЗДОВ



Томе Момировски

Драмска библиотека
„Културен живот"

# ОХРИДСКАТА ТАЛИЈА

## Монодрама

**Монодрамата** Охридската талија **ја изведува артистка која по возраст или преку маска прилега на жена на околу 45 години.**

**Може да се игра на кој и да е простор, без сценографија, без декор, без рефлектори, без музика и какви и да е други помошни средства; што ќе рече при обично светло, на каков и да е простор што може да прими од педесет до сто гледачи.**

**Минимум неопходна облека би соодветствувало да биде долг сив фустан и црна наметка. Од мигот кога влегува во затворот, во ќелијата, ја симнува наметката, ја постила и таа условно ѝ е постела.**

**Доколку има услови, може да се служи со мало старо куферче. Кај просторот, што е замислена сцена, може да се постави подиум од ниски практикабли (најмногу 25 см. високи и да зафаќаат простор од 4 квадратни метри), што можат да го доловат просторот во ќелијата и каде што артистката ќе го реализира вториот дел, што се одвива во ќелијата.**

**Монодрамата** Охридската Талија **е камерна претстава на интимна исповед, по правило не се игра на сцена, туку на простор каде што се остварува директен контакт меѓу актерот и публиката,**

---

Есента таму полека го влажни брегот. Тивко се соголуваат стеблото и гранките. Листот што ќе падне наземи, можеш на најблискиот да му го ставиш во плико и сè ќе разбере што си сакал да му кажеш.

Квечерина Стрмецот ги соголува колјата. Не скапале, толку години, не ќе скапат ни оваа есен.

Есента таму повеќе ветува, отколку што дава. Чиста риба и денеска редовно има на трпеза. Грунците, плашиците и скобустите големиот бран ги донесува на брегот. Потсолени и во зима се добри. Дечињата ќе каснат по некое потсолено отповеќе, ќе ги надујат мешињата и ќе заспијат залажани. Да му се сневиди живеачката. Поздрави се и црвени. Се капат на водици. Она што е слабичко не ќе издржи. Ќе го закопаат и ќе се роди друго и трето, одвај да ги доизброиш.

Есента доаѓа тивко. Те привлекува како убава жена, која ништо не ветува, само ти потхранува надежи. А, ако надежите пресушиле, живеачката е сурова.

Многу луѓе има таму. Сите беа заедно. Освен мажи и жени саможивници, колку сакаш.

Имаше и многу алабаци. Еден од нив беше и тој.

Беше постар од мене. „Ќе го земеш тој ќе ти биде маж. Судбината така ти одредила".

Бев малечко седумнаесетгодишно девојче, слабушко со бледа насмевка. Се зедовме без љубов. Љубов! За да разбереш, дали е тој за тебе или си ти за него, потребен е цел живот. Љубовта е само дел од животот. Мојот живот е исто што и бракот. Ни еден живот не се повторува, така ни мојот брак, никогаш не ќе се пресоздаде во живот. Влегов во него согласна да бидам послаба од него. Така треба да биде, традиција.

„Ќе поднесуваш! Жената е родена да трпи."

Да, ако е еден ден. Го правев тоа со години, бев слепа кога не требаше, а прогледав кога не чинеше и сфатив дека тоа што го презедов значи само побрз крај.

Вие сте првиот што го среќавам. Чудно ме гледате. Чекајте! Застанете! Зошто бегате? Запрете! Стебиле робијаш? Бездруго непријатно се чувствувате.

Вие сте првиот што го среќавам. Дали сте од оние со цврст карактер? Можеби вас ништо не ве вознемирува. Дали се вашите нерви пречувствителни? Да не ве дразнат ситни неспокојства? Не! Значи Вие сте еден од големото мнозинство обични луѓе. Мило ми е што Ве сретнав токму Вас.

Сакам некому да ја кажам мојата болка, онака просто и искрено. О, кога би можело сè да биде така просто и искрено!

Уморна сум! Колку би сакала да шетам. Три години зад високите ѕидови размислував колку е убаво шетањето крај брегот во квечеринитe. Би сакала да шетам, да трчам, да јурам. Да се натпреварувам со брановите, со ветерот, со одливот на езерото. Да одам во недоглед...

Признавам, не ми прилега. Грда сум. Лицето ми е збрчкано. Рацете ми се суви и ковчести. Косата впила сребро кое не чини ни пет пари. Излитеност на младоста. Моето бледило најмногу ве одвраќа. Да знаете каков е животот зад високите ѕидови, би било поинаку.

Кажете ми отворено. Дали е нормално да се барам? Да продолжам во животот или да навраќам во она што беше бавен ôд на моите дни? Бесмислица? Ништо! Подоцна подобро ќе ме разберете.

Страшна ноќ ја топеше муграта. Се погледнав, сум ја облекла празничната облека. Не бев возбудена. Напротив, бев многу спокојна. Не брзав. Во такви часови не се брза. Се беше готово, ништо не можеше да се додаде, ниту пак да се одземе. На мртов пес, велат, не се удира со нож. Не, не, тој не беше пес, волк. Ни волкот не е како него.

Чекајте, се сетив. Тој беше само човек, ништо друго.Човек саможивник, само за себе и крај. Крај еднаш, двапати, трипати, илјадапати крај. Јас престапник. Каков парадокс! Нели чудна состојба. Се смеев самата како нетокму. Зар јас да го сторам тоа? Погледнав, во рацете немаше крв. Не, не, кај сум кадарна јас за такво нешто! Да видите бев кадарна. Свршив со него и точка. Тука ништо не може да се додаде, ниту да се одземе.

Вратата зад мене се затвори. Немаше никого. А и зошто ми беа луѓето. Што можеа тие да направат. Сосема ништо. Што не ми помогнаа тогаш, кога требаше? Сега сите ќе бегаат од мене. Ќе велат: Бегај! Бегај! Оди таму, пријави се.

А јас таму и одев. Никаде на друго место. Не се плашев. Немаше од што да се плашам. Па од него пострашен немаше. А тој сега, во овој час не ме следи, како ќе ме следи мртов? Во тоа бев сигурна.

Сакав што побрзо да стасам таму. Не знаев што ме чека зад високите ѕидови. Подоцна разбрав, како било и што сè може да се искривоколчи во човека.

А јас во тој момент барав казна за себе. Зар имаше поголема казна од мојот живот со него. Зар не го платив престапот во оние долги ноќи на исчекување, на измачување на самата себе. Не бев кадарна за ништо, а сега пред мене стои синоќешниот настан и уште поголемо — неизвесноста.

Некој ме запре. Тоа беше стражарот во пепеласт шинел. Над главата, со испукана боја на буквите, пишуваше: „Околиско началство“.

— Дојдов да се пријавам. Јас сум убиец. Го убив мажот ми.

Господи! Зар можев толку брзо да ги изговорам тие зборови.

— Слушај жено, не играј се со човек на служебена должност и со оружје в рака. Знаеш! Кој ти беше маж?

Кога му го кажав името на покојникот, сфатив дека многу добро го познава. Мислев дека ќе му се распаднат сосипаните вилици кога скрцка со челуста:

„Еден лош човек, помалце — додаде. Ајде, оди, утре ќе те пријавам“.

Јас стоев! Стоев, а не знаев зошто стојам. Дали да одам кај некого? Дали ми прилега. Кој ќе ми поверува дека сум убиец. Кој ќе сфати дека тоа беше само еден миг, трепет на изморениот живот, изнемоштеност на енергијата. Само петно крв, а пред тоа морничаво движење на мојата рака.

Се гледам! Не личам на злосторник.

Нема никакви зли дамки на мојата кожа. Облеката ми е чиста. Душата ми е чиста. Не ја чувствувам вината. Да, но кога ќе им кажам... Синоќа кога тој ми пристапи...

Во еден миг, го удирав, удирав... Сè беше готово. Доцна, доцна за сè. Неповторлива заблуда на мигот. Сè се сведува на миг, жртва и престапник. А што има меѓу нив? Проклетство! Нештата се поедноставени. Само, кој е жртвата, а кој убиецот, тоа кажете ми?

Нема одговор. Разбирам. Ме знаете од пред малку. До вчера и не постоев за луѓето. Бев никој и ништо. Со ништо го немав привлечено нивното внимание. Нивното љубопитство. А денес! Штом ќе ја разберат веста, ќе станам злосторник. Ќе ги забележат злите дамки по целата моја снага, по облеката, по косата. И таму каде што ги немам, нивната омраза и презир ќе ми ги додаваат. А што знае тој свет за мене? За мојот живот. Дали некој знае што се случи ноќеска? Што држеше тој во раката? Дали некој го виде стравот во моите очи? Кој од нив е кадарен да го сфати тој миг. Сè што се случи е плод на мојата слабост и неговата лудост.

Колку сакав во тој момент да се одморам. Умот да ми биде бистар... Порано ги осудував моралот, обичаите, животот, државата, верата. А сега сакав да му се предадам на законот. Ќе го признаам само судот. Кој може друг да ми суди? Зарем луѓето? Па тие ми го убија она што ми беше најмило, вербата во себе. Затоа и ми судат.

Не трошете сили да ме натерате на послушност. Ќе бидам покорна. Вашите закони се праведливи. Најискрено го велам ова. Во ова мое самопризнание нема ни трошка иронија. Никој не е виновен за таа смрт. Само јас и голиот случај — тој фатален миг. Можеби ќе речат: „Бил пијан, можеби точно во тој момент требало да умре“.

Не, јас ќе ги уверам... Па и децата го видоа тоа. Знаете што правеа во тој миг? Почнаа да ја чистат куќата, како пред Велигден. Насетиле, така невино, потреба од чистота. Боже! Колку сурово постапив со нив.

Зар не ќе беше подобро и таа ноќ да се вклопчам во маката и да го поднесам. Зошто не се случи во тој миг да се измени, да биде друг, да почнеме од почеток. Друг живот. Колку ќе беше убаво. Господи! Колку ќе беше убаво!

Постела, ноќен сад, мал мијалник. Тоа беше сè што гледав од тој ден. Но затоа пак, во долгите испитувања, разбрав многу нешто од мојот живот.

Треба пред судот да ја зборувам вистината. Тоа ќе ми ја олеснело состојбата. Ха! Досега никој не ми помагаше, а сега има надеж да успеам во животот! Во каква положба?! Случај на човек, доведен до невозможното. Каква иронија!

— Да влезе обвинетата Талија.

Претседателот на судот го покани обвинителот да го прочита обвинението. Тој стана, зеде поза многу достоинствено и речта ја почна спокојно со долг увод.

Првпат слушам да се кажуваат мисли со толкава сигурност. Зборуваше за една жена, перфидна, нечувствителна, одмерена... Тоа одмерена ми прозвучи смешно. За малку ќе се насмеев но немаше смисла. Моето смеење можеше да се сфати како навреда на судот и на делото. Се воздржав.

Тој зборуваше сè побрзо и побрзо и се обидуваше да најде сличен случај во околијата. Навистина, случај како мојот не се имаше јавено веќе дваесет години. Добро, пред тоа не постоеше архива. Жена да убие маж? Се чудев и јас. Маж да ја убие жената, тоа е нормално. Ако не верувате потврда е судската архива. Јас бев првата жена во околијата што го убила мажот.

Гледате! Овој факт не ми беше познат. Значи во мене има нешто што не се наоѓа во другите жени. Не, невозможно! Во овој момент не можев да го побарам објаснувањето. Подоцна ќе го побарам. Ќе имам доволно време.

Обвинителот го повиши гласот и судницата се претвори во уво. Најголемиот прекор и сензација течеа како поток.

„Човекот е плод на најблагородното. Неговиот успех во животот е оној миг кога ќе објави дека не е сам, туку дека станале двајца. Тогаш и тој и целиот свет се радуваат оти постојат нови двајца и човечкиот род продолжува во радост. Тогаш ќе се најдат ретки поединци како оваа жена овде, и ќе го уништат човечкиот род“.

Искрено му поверував на зборовите. Вистина беше сето тоа колку што не беше вистина.

— Да, уништен е човечки живот, ама чиј живот, и кој го уништи?

Сè на светов се сведува на раѓање, двајца и смрт. Но има нешто, подлабоко и покомплицирано меѓу тие три нешта, без оглед чија е вината. Моја или на друг.

Можев да му се придружам во уште поголеми вистини; ама во друга прилика. Сега јас седев на црната клупа, а тој таму си ја вршеше својата должност. Говорот го заврши многу сугестивно.

„Убиство со премисла. Го молам советот на петмината да ја осуди обвинетата Талија на петнаесет години затвор.

— Дали го разбравте обвинението! — праша претседателот на судот со многу пријатен глас.

— Уште одамна.

— Што имате да додадете во самоодбрана?

— Ништо!

— Во животот сте имале тешки моменти. Невозможно е да не постојат олеснителни околности кои би ви ја олесниле положбата. Би можеле да ни помогнете да го решиме случајот.

— Простете! Судот не е повикан да го реши она што јас во животот не успеав да го решам. За да се реши случајот, достатно е и она што стои во истражниот записник! Неговата добронамерност ме рануваше до најкревкиот дел.

Јас го извршив злосторството. Јас сум виновна за неговата смрт. Што сакате повеќе од тоа?

Друга причина освен таа што е во мене не постои.

— Дознавме дека сопругот таа ноќ ве нападнал. Тоа не му било првпат. Знаеме дека...

Тој ја зборуваше вистината, ама јас не сакав да му помогнам.

— Не се сеќавам како беше. Можеби ме нападнал, а можеби не. Какво значење има сега тоа. Тој е мртов.

— По вашето искажување добивам впечаток дека сте растроена, изморена...

— Не, се наоѓам во сосема нормална состојба. Способна сум да учествувам во претресот. Вашите тешкотии и мојата положба, ништо нема да изменат.

Се плашев дека сè може да се одолжи.

Следуваа прашањата:

— Како живеевте со покојникот?

— Вие бракот го нарекувате живот?

Каква едноставност.

Адвокатот зеде збор. Зборуваше за кротка, тивка жена, мајка на три деца. Ни една црна дамка немало на неа цел живот.

— Во овој случај мора да има некој многу груб мотив што ја натерал на убиство. А потоа го потсети судот кој беше покојникот.

На тоа обвинителот додаде со патос дека сум жена без срце и љубов за блискиот.

Тој кажа нешто точно. Во мене нема љубов. И јас би го потврдила истото. Чувствата одлетаа како јата галеби на нејаки крилја.

Можеби сум била груба, но не заради тоа што ја сакав грубоста.

Оној што не сетил љубов, исто се чувствува како таа да не постои. Всушност, таа не постои за него. И јас почнав да верувам дека не постои. Немојте да се навредите ако таа се родила во вас или ако сте знаеле да ја однегувате. Јас ја присакував, но не успеав да ја сетам. — Не! Неможно е да се согласам со тоа дека никој кој поседува толку позитивни својства, умен, сталожен, како што беше речено за покојникот, истите да му бидат употребени за да го уништат.

Каква иронија. Од овој миг се сомневам во доследноста на законот.

— Формулација и живот, господине обвинителе, се две крајности. Што мислите, каде е врската? Нема решение низ случај. Текот на животот или остава или подарува. Потребни се награди што ќе ги создадеш а и да ти помогнат да ги создадеш. Не си успеал навреме, не може да се наваса. Премногу е краток животот за многу судбини. Судби-

ната на човекот згаснува со самиот него. Може да тлее, но ако изгасне нема искра што повторно ќе ја запали.

Сето тоа му го плеснав в лице јас осудената пред да бидам осудена.

Ќелија 29. Постела, ноќен сад, мал мијалник, постела, шарки на ѕидот.

Езерото е долу во бездната. Сѐ слушам, а ништо не гледам.

Сонцето се претвора во точка. Кратко живее, а потоа исчезнува некаде. Каде исчезнува сонцето?

Камен, плоча, крст . . .

Нечитливо е името на покојникот. Зошто мајсторот не исклесал поголеми букви?

Не носат нови покојници. Останува само еден. Го закопале некогаш. Зошто само него го донесле овде?

Еве ги гарваните, слетаа. Денеска јатото е големо. Се тресат собрани во крилјата. Се заморија. Разбирливо. Секој би се заморил. По цел ден само стојат. Осудени се да стојат. Чекаат храна. Чуварот е скржав, не им фрла храна.

Квечерина ќе размавтаат со крилјата и ќе одлетаат некаде.

Каде одат? Каде?

Стодваесетиосми ден. Студот шиба. Темните крилја не слетаа. Насетиле луња. Бездруго нашле посигурно место.

Некој пее. Мажи и жени пеат диво. Не, не! Никој не пее. Тоа ветерот се вовира во олукот. Се вовира и пак си оди.

Мал мијалник, ноќен сад, шарки на ѕидот . . .

Не долетаа тврдите крилја. Каде отидоа? Пусто е без живи суштества. Привлечен е нивниот шум. Потсетува на живот.

Пст! Шепотат две крилја. Од каде доаѓаш темна птицо?

Ме познаваш или си туѓинец?

Не ме разбира? Рипнува на крстот. Сакаш да се спријателиме. Ела, долетај на прозорецот. Не сакаш? Не си како луѓето. Во тебе нема љубопитство.

Еве го доаѓа јатото. Се распоредуваат. Вртат во круг. Осамениот гарван се тресе од страв. Тој е обвинет. Јатото го обвинува: „Каде ја скри мршата! Каде?" Тој молчи.

Од грбот на камениот крст се спушта еден клун. Острилото се забуца в грб. Колве. Друг клун од левото рамо на крстот ги пронижува градите. Повторен силен удар. Нозете на осудениот се лизгаат по влажната плоча. Крилјата се вжарија од темната шурка на канијата. Една птица со темни крилја нема да лета. Мртва е. Нема солзи. Сите молчат. Јатото не ја сака. Поради неа јатото ноќеска гладуваше.

Се затемни, татни длабоко. Молњи стрелаат по високите врвови. Што јури така брзо низ воздухот? Не можам да издржам. Бучи! Шуми.

Опните ќе ми пукнат. Ќелијата се врти околу мене. Глувци сноваат по студениот камен. Морници ми лазат по снагата.

Шарки на ѕидот, постела, мал мијалник, ноќен сад . . .

Фурната несмалено продолжува. Не можам да се фатам за решетките. Прстите ми се ковчести, бледи, испиени, грда сум.

Јатото мавта со крилјата и писка. Мирисот на сопствената крв ги возбудува. Неспокојни ќе бидат цела ноќ.

Луѓето и птиците еднакво се плашат од самите себе.

Престанав да пометам денови. Деновите го изгубија редот. Јатото не дојде денес. Кога е тука, мислам на себе и на луѓето, а кога не е мислам само на нив.

Редот на нештата е изместен.

Зошто мајсторот не исклесал поголеми букви. Не можам да го прочитам името на покојникот.

Тој личи на гарван. Оној клун личеше на неговиот нос. Темна облека носеше и тој.

Еден гарван е покоен. Се претвори во канија на клуновите. И мојот сопруг е покоен. Јас сум клун на нечија канија.

Луѓето и птиците еднакво се плашат од самите себе.

Дали тоа мирисот на сопствената крв ги вознемирува? Не. Дали сомневањето се крие во солзата? Не! Некои луѓе ја вкамениле солзата. Дали чувството кон родот го раѓа неспокојството! Не! Тука нешто мора да се мени. Дали туѓата смрт потсетува на сопствената? Не! Понекогаш смртта не значи ништо а понекогаш таа значи крај на нешто што никогаш немало почеток. Луѓето се плашат од самите себе кога ќе ја почувствуваат својата слабост. Јас се плашам од неа. И сега ја имам и секогаш сум ја имала.

Мал мијалник, ноќен сад, шарки на ѕидот.

Некој ги чука камбаните. Како да поулавеле. Петок е! Колона од жени во црно се качува по ридот.

Колку би сакала да сум меѓу нив, да бидам поблиску до мртвите. Сакам да бидам меѓу таа лудечка колона на богомолки и светици. Ги мразам, ги презирам. Живеат со детска наивност, пред време збуцани во градската помија. Живеат со мислата дека даваат вечен помен на мртвите.

Стасаа до гробот. Приоѓаат една кон друга. Постојано се нишаат во занес и пеат една иста мелодија. Сакаат да го оживеат исчезнатото. Меѓу црнината ја скриле младоста.

Им завидувам на жените што се изместени и што патуваат во илузии.

Дали утре ќе им се придружам? Дали ќе станам дел од таа лудечка колона богомолки — светици? Дали ќе станам дел од таа бесмислена човечка дотраеност? Дали ќе можам да ја надвладеам сопствената слабост? Дали ќе можам? Дали ќе можам?

5ч 46'. Утре ќе бидете слободни рече клучарот.

Сабота. Што ќе се прави уште триесет часа. Стрелките како да одат на закоп. Почна денот. Последниот ден од моето проштевање со робијата. Стрелките се мрзеливи. Минутите се стопија во вечноста.

Дали ќе мине денот. Ужасно ме боли главата. Без престан нечија возбуда се смее во соседната ќелија. Доста! Ѝ се чепати на квечерината. Ѝ испраќа пцости и клетви.

Надгробната плоча е неподвижна и нема. Езерото и ветерот како да се споиле. Се мешаат. Мислам дека до утре ќе се разниша тврдината. О! Каков редок споменик би била разурнатата карпа.

Часовникот запре! Некој умре. Шумови, шумови. Кој е убиен? Некој плаче. Гарван птица ли е тоа или човек? Некој е убиен! Нема одговор. Не! Не! Нема сомневање. Тоа се јатата на крилјата што ги носам во себе. Каде темни јата! Никогаш нема да разберам кој е убиен. Можеби се убиени двајца, но кој е жртвата, а кој убиецот! Тоа кажете ми го? Кажете ми го?

Недела! Само уште ова утро. Неповторливо. Ги слушам ударите на срцето. Ми допираат до мозокот. Се плашам. Нови познанства со луѓето. Таинственост далечна, непозната. Неизвесност, Бесмислено е да се совладувам. Се напинам да ги восприемам шумовите. Тешко ги распознавам.

Најтешка е борбата со самата себе. Најтешка е борбата над самата себе.

Доцна! Доцна е за сè!

Осум часот. По кратка постапка управникот се поздрави со мене. Низ ходникот ме следеа десетици очи. Вратата по вторпат се затвори зад мене.

Денес е недела. Грешна недела. Што мислите, да продолжам во животот? Каква бесмислица. Ви благодарам што ме ислушавте. Можеби ќе се сретнеме на топлиот брег. Ќе бидам таму. Треба да ја издржувам робијата на животот.

**КРАЈ**

# ПЛОДОТВОРНА ТВОРЕЧКА АТМОСФЕРА



Разговор со:

**Луан Старова**

*Вие дејствувате на повеќе релации: како новинар, публицист, писател, универзитетски професор преведувач, општествено-политички работник. Што ги поврзува сите овие Ваши активности, односно овоз можува сите да бидат творечки и неспротивставени?*

**Луан Старова е роден 1941 година во Подградец (Албанија). За време на војната со семејството преминува во Струга, а по војната постојано живее во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (група француски јазик и литература), а магистрирал и докторирал во Загреб, од областа на модерната француска литература. Поминал две години на специјалистички студии во Институтот за француска литература на Нова Сорбона, Париз. Моментно е вонреден професор по предметот современа француска книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Автор е на книгата „Луѓе и мостови“ (1971), романот „Омеѓена пролет“ на албански јазик (1971), книгата огледи и есеи „Доближувања“ (1976), патописната „Барикади на времето“, на албански јазик (1976), книгата есеи и студии од балканските литератури „Релации“ (1980), „Доближувања“, на албански јазик (1982), патописната „Кинеска пролет“ (1984), бројни есеи и студии во периодиката, како и на голем број преводи и препеви од француски и албански на македонски и од македонски на албански. Луан Старова е автор и на бројни научни трудови од областа на романистиката и балканистиката, објавени на повеќе јазици. Добитник е на наградите „13 ноември“, „11 октомври“, „Крсте Мисирков“, наградата на НИО „Flaka e vëllazërimit“ и „Григор Прличев“.**

Многу пати животната врвица, колку и да е таа индивидуална и неповторлива, ја условуваат определени императиви на сопствената средина. Мојата генерација се формира во условите на преродбата што ја доживеа македонската култура во повоениот период. Денес творецот, не може а да не понесе и дел од таа поширока одговорност. Се разбира тоа е потешко, понеизвесно во творечкиот чин. Животот е секогаш *еден*. Меѓутоа, совладувањето на бројни противречности, под објективниот ризик во многу области да се остане и ефемерен, носи одредени задоволства. Можеби токму тоа сознание дека се учествува во еден ренесансен процес на една култура, со бројни прекини во континуитетот, создава плодотворна творечка илузија да се истрајува, да се бори во повеќе домени. Но, сепак во други услови можеби најдобро е човек да остане само во една вокација.

*Во Вашата најнова книга* Кинеска пролет, *на необичен патописно-есеистички израз ни ја доближувате Кина, нејзиното минато и сегашност, но истовремено присутна е Вашата перманентна размисла за цивилизациските текови воопшто, уметноста како мост кон вечноста, а најмногу времето како внатрешна димензија. Дали тие размисли се поврзани само со овој патопис или се тоа теми што допрва подлабоко ќе ги разработувате?*

Бодлер пишуваше дека „времето го јаде животот“. Пруст смислата на литературниот чин ја гледа во откривањето на сензибилното време што некогаш ни припаѓало. Без алузии и илузии во тој контекст, јас едноставно со мојата *Кинеска пролет* сакав едно патување да спасам од заборав. За тоа се послужив со поливалентната литерарна постапка. Всушност сите патувања во животот едноставно сакав да ги спротивставам на моето кинеско патување. И природно, носејќи во себе поими и состојби од европската култура и традиција, јас едноставно во соочувањето со кинеските цивилизациски текови — откривав сопствена врвица, првин во себе. И така патувањето можеби беше спасено. Сите ние живеејќи, настојуваме да го спасиме најубавото, драгоценото, трајното што некогаш сме го почувствувале во еден миг, како „наше допирање на точката меѓу нашиот хабитус и универзумот“.

*Во еден период интензивно преведувавте. Дали сметате дека преводот кај нас го има добиено заслуженото место?*

Да преведуваш значи да допираш во внатрешните региони на *другиот*. Преведувањето е излез од вавилонското проклетство. Преведувачите се всушност среќните поданици на Вавилон. Сизифи на збопот. Дали е Сизиф среќен? Дали постои совршениот превод, дали постои некој во друг човек. Теоретски може да се оди во недоглед. Но останува релевантното значење на преводот — во културната мисија, во зближувањето на различните ракописи, па потоа народите. Преводот всушност никогаш не ќе може да го добие вистинското место, зашто солидниот превод — бара аскетска дисциплина, енциклопедиско знаење. Јас лично од преводите учев, асимилирав. Но најмногу — работев на *доближување* на јазиците и народите што ми се блиски и за кои сметам дека имам извесни познанија.

*И на крајот, какви се Вашите планови во однос на вашата книжевна дејност?*

Пишувањето никогаш не се планира. Тоа е секогаш — некако пред вас. Вие пишувајќи барате книжевна структура која што најмногу ќе ве доближи до некое животно решение. Имам постари ракописи, во скици и документација, што ги носам десетина години и што се носам со мисла да ги завршам. Тоа е пред сè романескниот текст *Мостот на откорнатикот*, избор на поетска проза под наслов *Татковите книги, Доближувања* II и избор на разговори водени последниве десетина години под наслов *Пријатели на Македонија . . .*

ЉУБИЦА АРСОВСКА



Глава на жена, теракота

# СКУЛПТУРИ ОД ЕТРУРСКАТА УМЕТНОСТ

(ЕДЕН МИЛЕНИУМ ПР. Н. Е.)



Фигура на жена,
детаљ од саркофаг, теракота



Фигура на маж,
детаљ од саркофаг, теракота